## ИСПРАВКИ

за книгата КОСТУРЧАНКИ

| Стр. | ред | Од кој дел е страницата | Стои | Треба да стои |
|---|---|---|---|---|
| 6 | 8 | одоздола | на | па |
| 9 | 13 | одозгора | франт | фронт |
| 19 | 5 | одоздола | темпо | Темпо |
| 22 | 3 | одоздола | Група НОФ 1947 | Група на НОФ во 1947 |
| 23 | 6 | одозгора | епоетите | епопеите |
| 25 | 11 | одоздола | бригадата | бригада |
| 26 | 10 | одоздола | Развониот | Развојниот |
| 26 | 18 | одозгора | гој | тој |
| 28 | 18 | одозгора | Оснивачите | Основачите |
| 30 | 13 | одоздола | 1971 | 1971. |
| 31 | 2 | одоздола | треба да се брише | |
| 36 | 10 | одоздола | велан | велат |
| 44 | 2 | одоздола | второто „на" да се брише | |
| 45 | 20 | одоздола | „Бункерот" | „бункерот" |
| 51 | 1 | одозгора | Лина е ретка песнопејка. Природно е надарена | Киља Шмагранова (Ризова) е родена во 1925 г. |
| 155 | 15 | одоздола | Илинденскиот | Илинденското |
| 164 | 10 | одозгора | андарот | андардот |
| 165 | 8 | одозгора | Орехиво | Орехово |
| 168 | 13 | одозгора | циитра | цитира |
| 168 | 3 | одоздола | Андреј | Андре |
| 185 | 1 | одоздола | во | (да се брише) |
| 188 | 8 | одозгора | Андреј | Андре |
| 191 | 16 | одозгора | серозапад | северозапад |
| 192 | 14 | одозгора | тата | та |

Д-р СТОЈАН РИСТЕСКИ

# КОСТУРЧАНКИ

## ПРИЛОГ КОН ПРОУЧУВАЊЕТО НА ФОЛКЛОРОТ ОД КОСТУРСКО



„НАША КНИГА"
СКОПЈЕ 1988



CIP - Каталогизација во публикација, Народна и универзитетска библиотека „Климент Охридски", Скопје
398 . 84 (= 866 : 495 . 37)
7. 077 : 061 . 231 (= 866 : 495 . 37) ( (091)

„КОСТУРЧАНКИ" : прилог кон проучувањето на фолклорот од Костурско / [подготвил] Стојан Ристески . — Скопје : Наша книга, 1988. — 201 стр. . 21 см. — (Библиотека Свет и време)
Библиографија: стр. 175. — Резиме : Summary . — Регистар
1. РИСТЕСКИ, Стојан



## *ПРЕДГОВОР*

*Почетоците на групата „Костурчанки" се сврзани со НОБ на македонскиот народ од Егејска Македонија во 1943 година, со организацијата СНОФ, односно НОФ (1947). Традициите на културно-просветната група од воениот период ги продолжи „Костурчанки" во слободна СР Македонија од 1970 година наваму.*

*Во оваа книга е прикажан развојниот пат на групата „Костурчанки" од 1943 наваму, илустрирајќи го со избор од нејзината документација. За 14 нејзини членови има и куси биографски податоци. И колку тие да изгледаат индивидуални имаат и поширoко значење. Преку нивните лични судбини и трауми се доловува поопшта претстава за костурскиот крај и за трагиката на неговото населениот по Втората светска и Граѓанската војна на Грција.*

*Од репертоарот на „Костурчанки" презентираме 114 песни и фрагменти од дамбенската свадба со песни и ора (22 песни или делови од песни) што ги запишавме од групата, а ги провери и Евдокија Фотева — Вера. Настојуваме да не се повторуваат свадбарските песни и во дамбенската свадба. Исклучок од тоа прават три-четири, но се јавуваат со нешто поизменета форма. Дел од песните се познати со свои наслови, а за наслов на другите го предаваме нивниот прв стих или дел од него. Песните ги групиравме во седум циклуси озаглавени со одбрани стихови од некоја нивна песна.*

*Се среќава една иста песна групата да ја пее во неколку малку изменети форми. Тоа се јавува зашто влечените песни се јавуваат, и како двогласни, и како тригласни, односно зашто гртените можат да се*

*пеат и како влечени. При изборот се определивме да ја застапиме само едната форма, со исклучок на неколку примери поради показ на таа особина.*

*Даваме куси податоци за 12 учесници во македонското националноослободително движење од илинденскиот период до поново време и за една борбена единица што се споменуваат во презентиранaта поезија. Со тоа сметаме дека ќе им помогнеме на дел читатели за подобро разбирање суштината на соодветните песни. Од слични побуди кај извесен број на песни има забелешки (пообјаснувања) под нивниот текст.*

*Делумно од презентиранaта поезија е создадена во Костурско, онаа што е од другите македонски подрачја, а била присутна и во тој наш крај, во јазикот добила црти и од тој регион. Всушност, читателот преку репертоарот на „Костурачнки“ ќе може да се запознае и со доста одлики и специфичности на костурскиот народен говор. Затоа изнесуваме општи податоци на костурскиот говор и речник од 182 збора и изрази што се среќаваат во застапената поезија.*

*Резимето е на руски и англиски јазик, бидејќи историската судбина Македонците од Егејска Македонија ги расприна на сите страни во светот (најмногу во Америка, Австралија и во источноевропските земји), па младите генерации кои немаат среќа да зборуваат на својот мајчин македонски јазик на овој начин да можат барем накусо да се запознаат со содржината на книгава.*

*Со групата „Костурчанки“ сме во тесен контакт од подготвувањето на книгата „Лазар Поптрајков“. Со неа просто соживеавме, па оваа книга настана спонтано, од усните и писмените соопштенија на сите нејзини членови, од нивните снимени искажувања и песни (на грамофонски плочи и магнетофонски ленти), и од документацијата за групата. Драгоцена ни беше помошта од раководителот на групата Евдокија Фотева — Вера, за што и на овој начин ѝ ја изразуваме нашата благодарност.*

*По немање на доволно извори и литература, свесни сме дека не е речено сѐ за групата „Костурчанки", а посебно за двата воени периода, па ќе им благодариме на сите кои ќе помогнат со свои усни или писмени информации за надополнување на празнините. Им се извинуваме на учесниците во културно-просветната група од 1943 до 1944. и од 1947 до 1948 година чии имиња не се срекаваат во книгава. Сигурни сме дека такви има, но немавме можност да ги научиме нивните имиња и да дознаеме за нивниот придонес во групата. Ќе им благодариме на тие членови, ако ни се јават со поопширни информации или документација, како и на сите кои ќе придонесат да се откријат таквите или што ќе помогнат да се поосветли местото и улогата на групата во НОБ и во Граѓанската војна на Грција.*

*Застапените фотографии се земени од личната збирка на Евдокија Фотева — Вера или се набавени преку неа.*

*Кон јубилејот на групата „Костурчанки" се приклучуваме со оваа книга, а за нејзиното доаѓање во рацете на читателот ѝ благодариме на Републичката заедница за научните дејности на СРМ, на издавачот и на ценетите рецензенти.*

*Охрид, 16. XII 1982.* *Авторот*

# РАЗВОЈНИОТ ПАТ НА ГРУПАТА „КОСТУРЧАНКИ"

Македонците од Егејска Македонија во Втората светска војна се бореа рамо до рамо со Грците против фашистичките окупатори и домашните фашисти, цврсто уверени дека по победата над фашизмот ќе се реализира идеалот на Илинден[1]) или во народна демократска Грција ќе добијат вистинска рамноправност со Грците[2]). Борбата се водеше под раководство

---

[1]) Во Манифестот на Првото заседание на АСНОМ, во деветтото обраќање, се вели:

„Македонци под Бугарија и Грција,

Обединението на целиот македонски народ зависи од вашето участие во гигантскиот антифашистички франт. Само со борба против подлиот фашистички окупатор ќе го спечалите правото на самоопределување и обединение на целиот македонски народ под покривот на Титова Југославиај, која стана слободна заедница на слободни и рамноправни народи. Нека борбата на македонскиот пиемонт ве одушеви за посмела борба против фашистичкиот поробувач! Нека патот на овој дел на Македонија стане и ваш пат, оти само тој води кон слободата и обединението на целиот македонски народ! Нека вашето участие во сеопштата антифашистичка борба им даде живот на принципите прокламирани на првото македонско Народно Собрание и нека ги избрише искуствените граници који разделија брат од брат Македонец од Македонец" (*Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, том II, Скопје, 1981, 609-610).

[2]) Во поздравната телеграма на Околиската конференција на СНОФ за Костурско од 12. IV 1944 година до Политичката комисија за национално ослободување на Грција (ПЕЕА), меѓу другото, се вели: „... ја поздравуваме од сè срце ПЕЕА, се придружваме кон неа и ќе ја помагаме сестрано и со сите наши сили во тешките нејзини напори за составување на влада на национална коалиција, верувајќи непоколебливо дека во една Грција, со народна демократија, ние Славјаномакедонците ќе најдеме апсолутна социјална, политичка и економска рамноправност со Грците" (*Егејска Македонија во НОБ*, во следниот текст ЕМНОБ, I, док. 77, стр. 88-89).





то на ЕАМ (Национален ослободителен фронт на Грција) и неговите оружени сили — ЕЛАС. НОБ на Грција и Егејска Македонија во 1943 година забележа видни резултати. Меѓутоа, се појави опасност од грчки националистички и колабористички организации (ИВЕ, ПАО, ЕКА и други[3]) и од бугарскиот врховизам, кој преку своите експонати сееше омраза и сомнеж кај Македонците кон Грците[4]). Преку божемната борба за „автономна Македонија“ успеа да придобие и дел на приврзаници. Тоа, а особено степенот на развојот на народноослободителното движење во Егејска Македонија, ја наложи неопходноста од формирање на македонска антифашистичка организација и нејзина оружена сила. До тоа дојде на 20 октомври 1943 година во с. Дамбени, во куќата на Кирјако Цалев. Се формира Славјаномакедонски народноослободителен фронт (СНОФ)[5] и Славјаномакедонска народноослободителна војска (СНОВ).

СНОФ набргу стана најмасовна организација во Костурско и Леринско. Организацијата СНОФ беше продолжение на илинденската ВМРО на „Славјаномакедонците“ од Егејска Македонија. Таа требаше да го реализира делото на славните илинденци[6]) со гаранција на големите антифашистички сили, на Анти-

---

[3]) ИВЕ — Заштитници на Северна Грција; ПАО — Севергрчка ослободителна организација; ЕКА — национална заштита; ЕДЕС — Грчки демократски национален сојуз и др.

[4]) Фашистичка Бугарија настојуваше да ги убеди своите сојузници дека во Егејска Македонија живеат „Бугари“ и оти тие бараат присоединување кон неа. Преку своите експонати созаде контрачетничко движење („Охраната“).

[5]) *Минчо Фотев,* Врховистите во служба на фашистичката окупација против НОД и македонскиот народ во Егејскиот дел на Македонија во Втората светска војна (1941-1944), ракопис, стр. 65.

[6]) ЕМНОБ, I, док. 56, стр. 65.





ашистичката коалиција[7]). Затоа во почесното претседателство на Околиската конференција на СНОФ за Костурско, што се одржа на 12. IV 1944 година, се наоѓаа: 1. Гоце Делчев, 2. Лазар Поптрајков, 3. Лазо Трповски, Трпо Калиманов, Ташко Караџа, Киро Попвасилев, Васил Алексовски, како и сите жртви, интерниции и затвореници од НОБ, „4. шефовите на Обединетите нации: Рузвелт, Сталин, Черчил и Чанк-Кај Шек"[8]), а во испратената телеграма од таа конференција на 13. IV 1944 година до Големите сојузници се вели: „Ние 500-те претставници на СНОФ од Костурска околија на Првата[9]) своја историска кон-

---

[7]) Претседателот на САД Рузвелт и министерот-претседател на Англија Черчил на 14. VIII 1941 година потпишаа документ, што е познат како „Атлантска повелба", каде што ја изнесоа целта на Втората светска војна. Атлантската повелба подоцна ја потпишаа и други земји, па врз нејзина основа се создаде Антифашистичка коалиција. Атлантската повелба има осум точки, од кои посебно, во нашиов случај, се значајни точките: 3, 6 и 8. Нивната содржина е следна:

„3. Тие (потписниците — з.н.) го почитуваат правото на сите народи да изберат форма на владеење под која сакаат да живеат; и тие сакаат суверените права, како и правото на самоуправување, да бидат вратени на оние, кои од тоа со сила се лишени;

6. Тие се надеваат дека по конечното уништување на националистичката тиранија, ќе се воспостави мир кој ќе им овозможи на сите народи да живеат во сигурност во своите граници и ќе осигури на сите луѓе во сите земји да можат да живеат слободни од страв и сиромаштво;

8. Тие веруваат дека сите народи на светот, како од реалистички, така и од морални причини, мораат да дојдат до тоа да ја напуштат употребата на сила".

[8])ЕМНОБ, I, док. 71, стр. 81 (Деловник на Околиската конференција на Костурско, 12. IV 1944 година). Во ова време не постоеја Обединетите нации. Веројатно се мисли на Антифашистичката коалиција.

[9]) Според пишувањето на првиот секретар на СНОФ Паскал Митревски (в., *Триесет години од Првата конференција на СНОФ*, „Нова Македонија", 25 и 26. XII 1973 година), на Минчо Фотев (во цит. тур во ф-та[5], стр. 65-66.) и на други првата конференција на СНОФ е одржана на 25. XII 1943 година во с. Крчишта, Костурско. На неа присуствувале по-





ференција, ве поздравуваме вас Големите сојузници и ве уверуваме дека ќе се бориме за победа на принципите на самоопределувањето и на Атлантската повелба, за реализацијата на одлуките од Техеран и наложувањето на народната власт"[10])

Паралелно со оружената борба, СНОФ ја разви и просветно-културната дејност во борбените единици и меѓу населението на ослободените територии. Не беше лесно да се работи со народ што од Цар Самоил немал своја слобода. Долговековното робување кај луѓето создало нестабилни политички критериуми, бидејќи кај него цари неписменоста. „На овој сектор, се вели во извештајот на Комитетот на СНОФ за Костурско од 15. IV 1944 година, нашата организација му го посвети потребното внимание и даде основен народнореволуционерен и национално-историски материјал, за да се изостри идеолошко-политичкиот критериум. Но не можевме да организираме систематска културно-просветна работа поради недостаток на технички средства и да покрене едно револуционерно просветно и патриотско движење како фактор за целата работа на просветувањето"[11])

За просветно-културното издигнување на борците и на населението, за брзо ширење идеите на СНОФ и омасовување на НОД, за поголемо зближување на македонските со грчките антифашисти и за поголемо национално осознавање на македонското население придонесоа некои курсеви за кадрите на антифаши-

---

веќе од 200 делегати од 75 македонски села и од гратчето Хрупишта. Тогаш е избран Окружен комитет од 25 члена. Конференцијата од 12. IV 1944 година е втора по ред, но поради постигнатите резултати на СНОФ е со пошироко, поопшто значење по усвоените документи на неа, па, веројатно, поради тоа се нарекува и „прва историска".

[10]) ЕМНОБ, I, док. 76, 88,

[11]) ЕМНОБ, I, док. 79, 93.





стичките организации[12]), особено појавата на весниците на македонски јазик: „Славјаномакедонскиот глас" во Костурско, „Слобода" — Леринско, „Црвена Ѕвезда" — Воденско, „Искра" — Метленско и др. Од особено и посебно значење за просветно-културно издигнување и подигнувањето на борбениот морал меѓу масите и борците е формирањето на културно-просветната група, која подоцна е позната под името „Костурчанки".

Групата на СНОФ е формирана по предлог на секретарот на Окружниот комитет на СНОФ Паскал Митревски и на секретарот на КПГ за тој регион Андонис Андонијадис — Периклис. Задачата им се довери на двајцата членови на Окружниот комитет на СНОФ: Андон Цалев, организационен секретар и Евдокија Балева — Вера[13]), секретар на женската организација при СНОФ. Тие одржаа состанок со младинската организација од с. Дамбени, на која ја изнесоа потребата од формирањето на една културно-просветна група при СНОФ. Таа група би имала задача преку ора и песни да го издигнува културното ниво, националното чувство и борбениот морал кај македонското население за остварување на своите на-

---

[12]) Одделението за културно-просветна работа при Околискиот совет за Костурско на ЕПОН на 29. IV 1944 година испрати писмо со следната содржина:

„Другари,

Пред неколку дена ни ветивте дека ќе ни испратите материјали од славјаномакедонската историја... Бидејќи школата за кадрите на ЕПОН треба да отпочне со работа во овие 3-4 дена и бидејќи овие материјали се неопходно потребни, ве молиме да ги испратите колку е можно поскоро, така што слушателите да се здобијат со националната свест. Посебно славјаномакедонската историја треба да стане јасна затоа што нажалост мнозинството од Славјаномакедонците не ја познаваат својата историја" (ЕМНОБ, док. 90, стр. 102).

[13]) Често во користените извори презимето се среќава како „Балева — Николова". Таткото ѝ се викал Никола, чие име денеска го носи нејзиниот помал син. Сега е позната по презимето на својот сопруг — Фотева. Крстеното име ѝ е Евдокија, а Вера ѝ е партизанско. Во родното село Дамбени и меѓу своите дамбеници е „Кича" што е деминутив од Евдокија.





ционални права преку заедничката борба со грчките антифашисти. Групата таа задача ќе ја реализира со приредување на приредби, масовни веселби и одржување на собири со младината во сите македонски села од Костурско. Идејата беше прифатена и веќе следниот ден реализирана[14])



*Кај овој чинар во с. Дамбени, Коструско, е формирана културно-просветната група при СНОФ во 1943 година. Чинарот е природен споменик на селото Дамбени, осамен тагува за дамбенци.*

Свеченото формирање на групата се изврши кај чинарот на средината од селото („на срецело"), кај чешмата, на 28. XII 1943 година, од доброволци младинци и младинки од с. Дамбени. Според сеќавањата на Евдокија Фотева — Вера и Лазо Попјаневски, групата броела петнаесетина членови. Тие се сеќаваат за имињата на следните лица: Андреа Андриовски, Киро Журлов, Евдокија Каражева, Рина Кенкова, Дине Лазо Мусманов, Лазо Попјаневски, Живко Поп-

[14]) Усно соопштение на Евдокија Фотева — Вера и Лазо Попјаневски.

трајков, Цвета Прликина, Атанас Теодоровски, Димитар Терзиовски, Живко Терзиовски, Коста Шекров, Панајот Ралев и други. Одговорен за работата на групата пред Окружниот одбор на СНОФ беше негозиот организационен секретар Андон Цалев, но таа задача ја имаа и некои други позадински работници. На членовите на групата секретарот на женската организација при СНОФ, Евдокија Балева — Вера, околу вратот им врза црвени шамии, направени од едно платно што го доби уште во 1941 година за везење на македонски знамиња од младинската организација ОКНЕ.

Културно-просветната група на СНОФ почна да ги обиколува македонските костурски села. Насекаде беше топло примена. Во секое село и бројно се зголемуваше. Доброволно ѝ се приклучуваа нови членови (младинци и младинки), така што во неа членуваа млади луѓе од сите обиколени места. На тој начин, подоцна, иако неофицијално, го доби и името „Костурчанки". Првпат по Илинденското востание македонското население со групата почна да пее за своите предци, за славните јунаци и епопеи, да му се радува на националниот мелос и на мајчиниот збор. За групата со почит и восхит почна да се зборува во цела Егејска Македонија. Заота со право Лазо Попјаневски во својата ракописна монографија за Дамбени вели дека таа „постепено израсна во национална манифестација"[15]).

Успехот на културно-просветната група на СНОФ наместо да ги радува грчките антифашисти зашто таа навистина многу придонесе за зацврстнувањето на братството меѓу македонскиот и грчкиот народ, за омасовување на НОВ, тие почнаа да ѝ прават пречки. Грчките националисти се плашеа од нејзиниот успех во разбудувањето на националната свест кај македонското население. Преку раководството на ЕАМ и КПГ тие успеаја да ја забранат нејзината дејност кон крајот на февруари 1944 година.

---

[15]) Лазо Попјаневски, монографија за с. Дамбени, ракопис, 114.





Само околу два месеца постоеше и делуваше културно-просветната група на СНОФ. Не успеа дури ни да ги посети сите костурски села. Меѓутоа, нејзината дејност беше од извонредно значење за ширењето на СНОФ и реализирањето на неговите програмски начела. Токму затоа Комитетот на СНОФ за Костурско во својот извештај за културно-просветна работа и печатот негодува: „И кога се направи еден таков напор (за културно-просветно издигнување на народот — з.н.), од наша страна, да се организира една образовна група од СНОФ, таа ни беше забранета“[16]).

Забранувањето на културно-просветната група е во директна врска со односот на грчките антифашистички организации кон СНОФ и СНОВ.

Активностите на СНОФ на теренот забележаа резервиран однос на населението кон организацијата. Така, Лазо Дамовски — Ошенски во писмото до Бирото на КПГ за западна Македонија од 24. I 1944 година пишува дека „ако и оваа организација не му ги задоволи желбите“[17], македонскиот народ „ќе тргне во правец каде ќе најде задоволување на тие желби“[18]), а Лазо Папалазару во извештајот од 15. III 1944 година пишува „Славјаномакедонскиот народ ја прима оваа организација не затоа што таа ги исполнува неговите желби и дека е орган за борба за ослободување од окупаторот, туку од страв да не биде малтретиран од партизански групи.

Чувствува дека организацијата СНОФ е лажна стапица со која Грците сакаат да го измамат и поробат . . .“[19]).

Секретарот на четвртиот реон на СНОФ во Костурско Васил Алексовски во извештајот од 20. I 1944 година пишува: „Во селата од мојот реон[20]), во кои

---

[16]) ЕМНОБ, I, док. 79, 93.

[17]) ЕМНОБ, I, док. 8, 19

[18]) На исто место.

[19]) ЕМНОБ, I, док. 23, 39.

[20]) IV реон ги опфаќал селата северозападно од Костур (Загоричани, Горенци, Маврово, Бомбоки и други).





отидов и колку сретнав од другите села, забележав дека нашата организација не ги загрева многу, дури од поединци чув: сеедно: што ЕАМ, што СНОФ. Не поради тоа што не го сакаат СНОФ, туку затоа што постои едно страхување да не бидат измамени на крајот од Грците"[21]).

Раководителите и оданите членови на СНОФ на стојуваа да го отстранат секое сомневање кај македонското население во задните намери на КПГ. Меѓутоа, уште од почетокот на СНОФ му се правеа пречки. Дури некои раководители на ЕАМ изјавуваа: „...Само будалите влегуваат во СНОФ"[22].

СНОФ во своите редови го собра целото македонско население од Костурско и Леринско. Врвен успех е одржувањето на две околиски конференции за Костурска околија. На Околиската конференција од 12. IV 1944 година во с. Дамбени, иако претставниците на КПГ и ЕАМ ги изнесоа своите восхитувања од успесите на македонската организација, само кусо време по неа се искажаа дека СНОФ треба да се слее во ЕАМ[23]), т.е. да биде забранета[24]), а нејзините раководители и активисти затворани[25]) и убивани[26]).

---

[21]) ЕМНОБ, I, док. 6, 10-11.

[22]) ЕМНОБ, I, док. 168, 227.

[23]) Христо Андоновски, Вистината за Егејска Македонија, Скопје, 1971, 120.

[24]) За престанок на СНОФ во Костурско е решено на партиската конференција на КПГ во с. Могила, во почетокот на мај 1944 година, за Леринско и Воденско на конференцијата во с. Лаген (Ова село во книгата „Населените места во Егејска Македонија" — Тодор Симовски е регистрирано како „Лагино").

[25]) Наум Пејов во своето писмо до Киро Георгиевски — Дејан од 26. V 1944 година пишува: „Последни новини: Лазо Ошенски, Паскал, Лазо Поп-Лазаров и сите активисти што работеа во СНОФ, чесни Македонци, ги фатија ги одведоа, оставија само некои верни слуги. Исто така продолжија да апсат во цела оолија..." (ЕМНОБ, I, док. 113, 129).

[26]) Во книгата *Вистината за Егејска Македонија* (стр. 122.) Х. Андоновски пишува: „На Кајмакчалан на нечесен начин беа убиени македонските реонски раководители на Островска околија Пандо Циков, Димитар Лесков и 10-мина други од село Чеган и тројца од Русилово".





И по забранувањето на просветно-културната група и на организацијата СНОФ, македонската песна во Костурско, и во другите делови на Егејска Македонија, не престана. Таа беше присутна на усните и од борците на ЕЛАС, со неа јуришаа да ослободат нови територии. За тоа зборува и следниот фрагмент од еден репортерски запис според искажувањето на Евдокија Фотева — Вера:

„Септември е 1944-та. Влегуваме во Костур со пушки и песни. Толку силно се разнесува низ песната македонскиот збор што се чини погласен е дури и од фиукот на куршумите, од трештењето на гранатите. Јас сум во културно-просветниот вод задолжен да настапува во борбите со македонски песни и ора. И пееме. Пееме ‚Млада партизанка', ‚На Вичо е, Вичо планина', пееме ‚Еј ние сме Првата македонска бригада'. И народот што ни се приклучува од сите страни пее заедно со нас . . . пее и плаче. Плаче од радост, од неверување, од среќа, та нели прв пат гласно зборува на свој јазик, та нели свои песни пее. Тогаш, низ песната од час во час нашиот баталјон станува сè поброен. Го гледаш, на очи ти расне. Од улица, така пеејќи со нас, многу момчиња и девојки продолжуваат да чекорат со нашиот чекор, не враќајќи се назад во своите домови. Така стануваат партизани"[27]).

*

* *

НОД на Грција одеше кон својата пропаст. Првиот голем чекор кон бездната беше Либанската конференција[28]), а потоа договорот меѓу Командата на

---

[27]) Ј. Михајловска — Георгиева, Песната на една младост, „Комунист", 28. XII 1981, 29.

[28]) Либанската конференција се држа во април 1944 година во Либан меѓу делегацијата на ЕАМ на чело со Зволос и претседателот на владата во бегство Папандреу. Во потпишаниот протокол (од осум точки) се вели: „Протоколот на владата ѝ го обезбедува правото да ги обезоружи и ликвидира партизанските единици да формира коалициона влада" а по потреба „да бара интервенција на британските сили за одржување на редот во Грција".





бугарските воени сили и командата на грчките националистички групи од 18. IX 1944 година во Драма, договорот во Казерта[29]), за во Варкиза на 12. II 1945 година дефинитивно да потпише капитулација[30]). Настанаа тешки моменти за сите антифашисти во Грција, а посебно за Македонците од Егејска Македонија. Почна еднострана граѓанска војна. Монархофашистите, помогнати од Англоамериканците, масовно убиваа, затвораа, присилно иселуваа[31]), пљачкаа, палеа — пустошеа[31a]).

За самозаштита и за реализирање ан националниот идеал, за добивање на национални права, на 23. IV 1945 година Македонците од Егејска Македонија формираа организација Националноослободителен

---

[29]) На 26. IX 1944 година во италијанскиот град Казерта се склучи договор меѓу британските оружени сили, владата на Папандреу и силите на отпорот. Во името на ЕЛАС договорот го потпиша генералот Стефанос Сарафис. Првата точка (од деветте) на овој договор гласи: „Сите партизански сили што оперираат во Грција се ставаат под командата на грчката влада на ‚Националното единство', а шестата: „Се демобилизираат сите вооружени сили на отпорот".

[30]) Во чл. 6. на договорот се предвидува демобилизирање на редовните и вонредните оружени сили на отпорот и Националната милиција, а во чл. 8, покрај другото, се вели: „Сите офицери и борци на споменатите единици кои потпаѓаат под одредбите на законот за амнестија, а за време на окупацијата стапија во редовите на ЕЛАС, ЕЛАН или ЕП, ќе се вратат на своите места и ќе се положат на оценката на одборите за чистење на ист начин како и нивните колеги. Сите офицери и борци на споменатите формации до потпишувањето на спогодбата, се ставаат на расположение, а нивната конечна положба ќе биде одредена од одборите кои ќе ги формира идната влада што ќе произлезе од изборите" Предавањето на оружјето требало да стане до 15. III 1945 година.

[31]) Во брошурата од потполковникот Георги Н. Василиу *Грчкиот проблем (како го разбираат северните Грци) Нашите национални барања* се бара „присилно иселување на милион и половина Славјани од Грција" (*Наум Пејов* Македонците и Граѓанската војна, Скопје, 1968, 26-27).

[31a]) Светозар Вукмановиќ-темпо, кој на народниот митинг во Штип се легитимирал како Србин (в., книгата што ја цитираме подолу, стр. 233), неуспехот на Народноослободителната борба на Грција во книгата *Борба за Балкан* (Загреб, 1981, 228) мудро го објаснува. Во знак на „благодар-





(уште се вика и: Народноослободителен) фронт[32]). Таа работеше илегално. Нејзината дејност е напаѓана од КПГ сè до спогодбата во октомври 1946 година. Тогаш дојде до обединување на партизаните од грчката левица со силите на НОФ, а на 28. X 1946 година се формира и Главен штаб на Демократската армија на Грција (ДАГ).

Со разгорот на оружената борба, со создавањето и проширувањето на слободните територии, повторно се актуализира просветно-културната дејност меѓу населението и ДАГ. Од 1 XI до 20. XI 1947 година работи првиот[33]), а на 4. II 1948 година во с.

---

ност" за таквиот став тоа место го цитираме во неговиот оригинал:

I ako sad, dok pišem ove redove, gledam unazad, ne mogu se oteti utisku da je i ovaj naš sukob koji se temeljio na nepravilnom prilazu grčkih komunista rešavanju makedonskog nacionalnog pitanja, **ali i na nepravilnom prilazu pitanju ujedinjenja makedonskog naroda od strane pojedinih najodgovornijih komunista Makedonije, doprinelo porazu ELAS-a i EAM-a u borbi za vlast poslije isterivanja okupatora.** Pokušaj da se to ispravi za vrijeme građanskog rata u Grčkoj (1946-1948. godine) nije uspio. Bilo je prekasno!
(Подвлеченото наше — С. Р.)

Нема место за коментар. Ќе цитираме само една интимна забелешка што е запишана на маргината од наведената алинеа од книгата/примерокот сопственост на еден борец од Охрид: „Оди по ѓаволите".

[32]) Во политичко-организациониот извештај што е поднесен на Првиот конгрес на 13. I 1948 година се дава следното објаснување: „НОФ (Народноослободителен фронт) е продолжение на СНОФ. Буквата С отпадна од пред затоа што кога он се за прв пат основа (април 1945 год.) македонската свест беше здраво зацврстена во нашиот народ, затоа што неговото широко и национално политичко поњатие и возможности за дејност служеа порано во проблемите и должностите кои никнеа пред неа од интервенцијата и окупирањето на нашата земја од Англоамериканците империјалисти. Но НОФ како и СНОФ е за истите цели и стремежи со ЕАМ" (ЕМНОБ, V, 1981, док. 9, 19).

[33]) ЕМНОБ, IV, док. 109, 110, стр. 370-371; во книгата *Генерал Маркос* од Драган Кљакиќ, стр. 147, пишува: „Веќе во ноември 1947 год. во селото Св. Герман крај Преспанското Езеро е отворен првиот курс за македонски учители. Во селата од подрачјето на Вичо и Кајмакчалан за неколку месеци се отворени 87 училишта за околу десет илјади ученици".





Желево заврши со работа вториот учителски курс[34]) за македонски и грчки народни учители. Вториот учителски курс го посетуваа 160 слушатели, од кои 120 беа Македонци[35]. На слободната територија почнаа со работа многу училишта. Во 1947 година [36]) НОФ, по втор пат, ја формира културно-просветната група „Костурчанки". И овој пат името не е официјално, но сепак присутно меѓу нејзините членови и населението. Официјалното име ѝ е „Културно-просветна група на НОФ" за Егејска Македонија.

При второто формирање културно-просветната група брои дваесетина члена, но не од едно место, туку од повеќе села на Костурско. Подоцна се зголемуваше или се намалуваше поради заминување на нејзи-

---

[34]) ЕМНОБ, V, док. 33 и 49, стр. 68, 94.

[35]) Министерот на народната просвета на Демократската влада на свеченоста по повод завршувањето на вториот курс кон завршените курсисти се обратил со следните зборови: „Ако сакаме да го видиме значењето на денешниот празник, ќе треба да го разгледаме фактот, дека Грци и Македонци, заедно, со помош на ДАГ ги поставуваат основите на новото училиште. Заедничката им борба е фактот кој застана етап и начело да се прекрати страшната драма што се изигруваше против овој народ во оваа земја. Овој курс, неговата работа и оваа прослава го покажуваат нашето уважение кон македонското малцинство на кое за прв пат во неговиот живот се даваат сите возможности да го развие својот мајчин јазик и својата национална култура. Сето ова не е резултат на некој си хуманизам, туку е резултат на длабока идеологија и заедничка борба на Грци и Македонци . . ."

На прославата хорот од курсистите извел македонски и грчки песни и бил прикажан мал скеч на македонски јазик, биле рецитирани песни и изведени други точки на двата јазика (ЕМНОБ, V, док. 49, 94).

[36]) На 22. XII 1946 година е формирано Координационо биро на НОФ. Во извештајот во врска со организационата состојба на партиската организација на Костурско се вели дека до крајот на декември 1946 година „ќе се свика Активот на женските кадри со цел да се координира целокупното женско движење" (ЕМНОБ, IV, док. 3, стр. 18). Има искажувања дека групата е формирана по одржувањето на состанокот со Активот на женските кадри, во последните денови на декември 1946 година.

ни членови во ДАГ. Меѓу членовите на групата беа и следните лица: Вангел Јанкуловски (с. Герман), Јане Ралев (с. Медово), Мичо Шунда, Лефтерка Пеева (двајцата од с. Габреш), Лена Ациева, Пенка Ациева, Дафинка Ациева (трите од с. Дреновени), Хрисула Вангелова, Анастасија Тимјановска (обете од с. Добролишта), Димитра Чемчева — Искра (од Воденско), Гена Мусманова (с. Дамбени), Витула (с. Рудари), се споменуваат уште: Гица, Софија, некој-а од с. Трново, а потоа се приклучиле и други, како: Насо, Катина, Љонди (с. Дреновени) и др. Работите од техничка природа (исхрана, подготовки, сцена и сл.) ги вршеле: Дине Мусмански (татко на Гена Мусманова), Јоти, Ставре (оабјцата од с. Жупаништа) и Сотир. За раководител на групата од НОФ беше одреден Фоти Иљоски[37]).



*Културно-просветната група НОФ 1947 година*

---

[37]) Усна информација на Евдокија Фотева — Вера, Фани Буцкова (15. XI 1982) и Вангел Јанкуловски.

Културно-просветната група на НОФ уште со поголем елан ја продолжи својата активност. Покрај старите песни, пее за храбрите борци кои го положија животот во НОБ, во Граѓанската војна, за страшните злодела на монархофашистите, за мачењата по затворите, за страдањата и епоетите. Таа ќе биде поттик за иставање од заборав на голем број народни умотворби. Нејзината активност е организирана, насочувана и поттикнувана од НОФ и АФЖ. Така, во циркуларното писмо од секретарот на НОФ Михаило Керамитчиев и секретарот на АФЖ Евдокија Балева — Вера од 17. VIII 1947 година што е испратено до активистите на НОФ — АФЖ, со кое даваат упатства за организационата работа, во делот „Агитационен сектор", т. 13, стои: „Што придонесе и што придонесува агит-проп во врска со нашата национална култура"[38]).

Културно-просветната група на НОФ имаше повеќе свои секции, па во поново време се нарекува и културно-уметничко друштво[39]).

Овој пат групата имаше свој амблем изработен од црвено платно. На него беше испишано: „Културно-просветна група на НОФ". Буквите беа извезани со жолт свилен конец. Амблемот го носеше секој нејзин член на левиот ревер од палтото.

Со своја програма групата настапи пред населението и посетителите на учителскиот курс во с. Герман, па ги посети и селата: Руља, Брезница, Смрдеш, Лобаница, Косинец, Јановени, Габреш, Дреновени, Поздвишта, Кономлади, Турје, Бапчор, Желево, Оштима, Трново, Вамбел, Черешница, Вишени и др.

Селата Руља и Брезица беа седиште на групата. Во нив таа ја подготвуваше својата програма.

Меѓу бројните успеси, за одбележување е нејзиното настапување пред делегатите на I конгрес на НОФ во с. Вамбел и пред делегатите на Конференци-

---

38) ЕМНОБ, IV, 1980, 217.

39) *Фани Буцкова,* Драмското творештво и театарската активност — израз на борбата за национална еманципација на Македонците од Егејска Македонија во текот на НОБ и емиграцијата, „Современост", XXXI, 10, 1982, 28.





јата на АФЖ во с. Лобаница и на други околиски конференции. Даде своја програма групата и пред ранетите борци во партизанската болница во с. Јановени, почесто во единиците на ДАГ и по повод на други значајни поводи и настани. Групата Први мај во 1948 год. го одбележа со своја програма на падините од планината Малимади.

Секој настап на групата беше значаен настан за населението од посетените села. Како што се сеќаваат Евдокија Фотева — Вера, Лазо Попјановски и Вангел Јанкуловски, населението масовно ги посетуваше приредбите, бидејќи следеше програма на својот мајчин јазик. Присутните се соживуваа и својот однос го изразуваа со плач, воодушевување, солзи-радосници и сл.

Културно-просветната група на Главниот одбор на НОФ, односно „Костурчанки" прва го испеа *Маршот на АФЖ* во 1947 година, чиј автор е Паскал Паскалевски. *Маршот на АФЖ* беше прифатен од населението на Егејска Македонија и од борците на ДАГ. Се вброи меѓу најпопуларните песни во Граѓанската војна на Грција.

Оваа група во 1947 година прва го испеа и Маршот на НОФ, чиј автор е, исто така, Паскал Паскалевски.

Околу 20 месеци групата на НОФ беше најмасовна и најактивна културно-просветна институција за манифестирање и издигнување на македонската национална култура и самобитност во Егејска Македонија. Затоа една од првите мерки на раководството на ЕАМ и КПГ против НОФ и македонскиот народ е нејзиното забранување. Со огорченост од тоа Евдокија Балева — Вера во извештајот за работата и состојбата во НОФ од 8. V 1948 година пишува: „Просветната група на НОФ што вршеше голема работа во селата и во единиците на ДАГ и многу придонесуваше за движењето, денес е растурена. Се заложивме да се задржи и чекаме одговор"[40]). Во некаква надеж за одобрување да продолжи со актив

[40]) ЕМНОБ, V, док. 119, 217.





носта културно-просветната група постои до почетокот на септември 1948 година[41]).

Раководствата на ЕАМ и КПГ настојуваа само да го искористат НОФ за своите цели, инаку никогаш немаа правилен став по македонското национално прашање. Секогаш ја омаловажуваа македонската борба[42]), ги понижуваа борците и раководителите на НОФ[43]). Таа положба уште повеќе се влоши по Резолуцијата на Информационото биро од 1948 година против КПЈ. Со неа грчките комунисти како да добија одврзани раце за напаѓање на НОФ и за ди-

---

[41]) Усно соопштение на Евдокија Фотева — Вера.

[42]) „Еве радиостаницата ништо не кажа за нашиот Конгрес (на АФЖ — з.н.). Толку ја ценат нашата организација и борбата на словено-македонската жена. Ако беше некој нивни конгрес за Гркинките жени, сигурно ќе зборуваше", реагира секретарот на АФЖ Евдокија Балева — Вера (в., Извештај од Паскал Митревски до ЦК на КПГ од 29. V 1948 година, ЕМНОБ, V, док. 131, 247).

[43]) Во документацијата што е објавена има многу примери за тоа. Овде ќе изнесеме само неколку драстични случаи:

— Динко Делев во ЈА бил мајор, а во ДАГ прост војник (ЕМНОБ, V, док. 108, 200.);

— Петерс Станисис од Тресино, ударник, кој во текот на една година лично тој уништил 460 монархистички војници, полицајци и Мејдес, минирал 3 тенкови и 37 камиони, но не го примале во партијата (ЕМНОБ, V, док. 178, 329.);

— во април 1948 година 1/3 од силите на ДАГ беа Македонци, иако македонскиот народ во Грција како малцинство бил 1/23 од вкупното население, имало само 1 командант и 1 зам. командант на бригадата, 4 команданти и 4 зам. команданти на баталјони и минимален број на командири (ЕМНОБ, V, док. 108, стр. 200);

— стари учесници во НОБ биле „обични борци или на други амалски должности" (ЕМНОБ, V, док. 178, 329.);

— млади, новодојдени Грци во ДАГ, со поранешна припадност на спротивната страна брзо напредувале и заземале високи должности.

Поради ваквиот однос кон македонскиот народ и неговите борци во април 1948 година група на раководители на НОФ со писмо се обратиле до ЦК на КПЈ — Белград.





ректно обвинување на Македонците за неуспехот на Граѓанската војна[44]).

Билансот на НОБГ и Граѓанската војна за Македонците од Егејска Македонија е катастрофален: преку 20 000 жртви, со илјадници затвореници, повеќе од 50 000 присилно протерани од своите домови преку границиво европските и прекуокеанските земји (разделувајќи брачни другари, деца од родители, брат од брат, сестра од брат, внучиња од дедовци и баби...), но со тоа Грција не го избриша македонското име. Во своите огништа останаа преку 250 000 Македонци[45]), а протераните ги бараат своите права. На страна од македонската голгота сè повеќе е миролубивиот свет.

*

* *

Институтот за фолклор — Скопје по 1967 година разви плодна собирачка дејност на македонскиот фолклор од сите делови на Македонија. За таа цел гој ангажира и голем број надворешни соработници. Благодарение на тие зафати не се заборавија многу драгоцености за македонската народна култура, се појавија повеќе фолклорни состави и манифестации. Меѓу нив спаѓа и по трет пат формирањето на играрно-пејачката група „Костурчанки", но сега името ѝ е званичено и под него е прикажувана, најавувана, позната.

---

[44]) Развојниот пат на организацијата Народноослободителен фронт во Егејскиот дел на Македонија од нејзиното формирање на 23 април 1945 година до јануари 1952 година, т.е. и до нејзиното формално расформирање од страна на КПГ, сестрано е предаден во трудот *„Развојниот пат на НОФ од Егејскиот дел на Македонија"* на Минчо Фотев, што е во ракопис. Веруваме дека тој ќе биде објавен и со тоа македонската и другата поширока јавност поизворно ќе се запознаат со макотрпниот, но славен пат на оваа организација, со масовниот хероизам на Македонците од тој дел на Македонија во Граѓанската војна на Грција и нивната судбина.

[45]) *Тодор Симовски,* Населените места во Егејска Македонија, Скопје, 1978, 27-29; *Христо Андоновски,* цит. дело, 251 и др.





Групата „Костурчанки" се формира во 1970 година при КУД „Владо Тасевски" од Скопје и е прва од таков вид во СРМ. Таа е директен продолжувач на традициите на културно-просветната група на СНОФ од 1943 до 1944, односно на НОФ од 1947 до 1948 година. Како идејна врска на тие традиции се јавува некогашниот секретар на АФЖ за Костурско, од 1946 година и за цела Егејска Македонија — Евдокија Фотева — Вера и членот на групата од 1947 год. Пенка Ациева. Вера во 1943 и 1947 година беше основач на „Костурчанки" по решение на СНОФ и НОФ, а сега нејзин член.

Формирањето на групата „Костурчанки" е иницирано од активноста на Институтот за фолклор на Македонија. Фолклорни прилози од Костурско да собираат им било доверено на надворешните соработници Лазо Попјаневски, Фани Буцкова и Ѓорѓи Доневски[46]). Таа активност е повод, а причината беше во срцето, во душата на Македонците кои по судбината на настаните се најдоа во Скопје, зашто тие присилно го напуштија Костурско, „своите огништа, но не ја напуштија и својата песна и орото"[47]). Постоеше внатрешен немир и желба сето тоа да се претстави, прикаже и покаже и на поширокатa јавност, да се продолжи традицијаат од 1943 година.

Од 1970 година до сега во групата „Костурчанки" членувале или членуваат следните жени (во заграда е родното место и времето од кога биле, а кај сеуште активните само почетната година):

1. Ангелкова Деспина (с. Дамбени, 1970-1971)
2. Ациева Лена (1970-1972)
3. Ациева Пенка (с. Дреновени, 1970-1972)
4. Ациева (Тасевска) Цвета (с. Дреновени, 1970-1972)
5. Буцкова Фани (с. Поздвишта, 1970-1972)
6. Кљанжева Веса (с. Дреновени, 1970-1971)
7. Ковачевска Александра (с. Вамбел, 1971)
8. Ковачевска Софија (с. Косинец, 1980)

---

[46]) Усни соопштенија на д-р Блаже Ристовски и Фани Буцкова.

[47]) *Вера Фотева,* Кој пее зло не мисли, ил. сп. „Македонија", XXIX, 345, јануари 1982, 22.





9. Лефтерија (од Воденско, 1970-1971)
10. Мангова Ана (с. Жупаништа, 1980)
11. Макриевска Марика (гр. Хрупишта, 1970)
12. Мусманова Мита (с. Дамбени, 1970-1973)
13. Попјанева Љубица (с. Дамбени, 1970)
14. Попоска Хрисула (с. Рудари, при снимањето на плочите
15. Ралева Јанула (с. Смрдеш, 1970-1976)
16. Стамкова Лена (с. Дамбени, 1970)
17. Фотева Евдокија-Вера (с. Дамбени, 1970)
18. Цалева Лина (с. Дамбени, 1970)
19. Чочева Василка (с. Дамбени, 1970)
20. Шимбова Слободанка (с. Дамбени, 1970-1976)
21. Шмагранова Киља (с. Дамбени, 1970)[48])

Иницијатори за формирањето на групата „Костурчанки" се: Евдокија Фотева — Вера, Цвета Тасевска (Ациева) и Фани Буцкова. При формирањето групата броеше десет члена. Основачите се: Цвета Ациева, Пенка Ациева[48а]), Лина Цалева, Василка Чочева, Лена Стамкова, Киља Шмагранова, Марика Макриевска, Васе Кљанжева, Евдокија Фотева — Вера и Фани Буцкова. Првите девет настапија и на Балкансикот фестивал во Охрид во 1971 година.

Во следниот период имаше промени во бројната состојба на групата. Некои се повлекуваа поради здравствени и домашни причини; Веса Кљанжева, од с. Дреновени, ја напушти групата и го формира триото „Бапчорки" (па истата група наскоро го доби и името „Воденки", бидејќи се вклучија и членови од Воденско); Фани Буцкова му се посвети на својот позив во Архивот на Македонија, а доаѓаа и нови членови.

Од своето прво формирање во 1943 година досега групата „Костурчанки" сега има најмал број на членови. Како да се чувствува некоја криза, но со

---

48) Списокот го составивме според усните соопштенија на Вера Фотева, Фани Буцкова и сегашните членови на групата.

48а) За Пенка Ациева не можевме да добиеме поопширни сознанија бидејќи не е во СРМ. Поради тоа за неа не е поместена и куса биографска белешка во следната глава.





сестрана помош и заземање таа треба да се преброди. Има девет активни членови и тоа: Александра Ковачевска, Софија Ковачевска, Марика Макриевска, Ана Мангова, Љубица Попјаневска, Евдокија Фотева — Вера, Лина Цалева, Василка Чочева и Киља Шмагранова.

Во КУД „Владо Тасевски“ групата „Костурчанки“ работеше од формирањето (1970) до пролетта на 1972 година, па од 1972 до 1973 година во КУД „Треска“, од 1973 година до денес во КУД „Орце Николов[48б]“), а сега членува и во КУД „Мирка Гинова“.



*Групата „Костурчанки“ на Балканскиот фестивал на народни песни и игри во Охрид во 1971 година. Од лево на десно се Киља Шмагранова (по „фаќањето на квасот“ го води орото со пеење на песната „Мори одао шарена“), Лена Стомакова, Лина Цалева, Евдокија Фотева — Вера, Лефтера, Василка Чочева, Пенка Аџиева, Јанула Ралева, Веса Кљнажева и Цвета Тасеска.*

---

48б) Претседателството на КУД „Орце Николов“ — Скопје, по повод 40-годишнината од основањето, во декември 1985 година на членовите од групата „Костурчанки“ им додели благодарници за нивната долгогодишна работа и придонес во развојот на Друштвото.





Првиот и забележителен настап на „Костурчанки“ е на Балканскиот фестивал на народни песни и игри во Охрид на 8 јули 1971 година. Настапи со свадбарски обичаи, ора и песни од костурското село Дамбени. Посебен впечаток направи „фаќањето на квасот“, кој чин на сцена го изведоа Цвета Аџиева и Киља Шмагранова. За учеството на фестивалот на групата ѝ е доделена плаекта[48в]).



*Групата „Костурчанки“ по приемот на плакетата, и букетот цвеќе и подарокот од претседателот на Советот на Балканскиот фестивал — Охрид, 1971 Вазната ја држи раководителот на групата, Вера Фотева.*

---

[48в]) Настапот на групата „Костурчанки“ и на машката воденска група на IV Балкански фолклорен фестивал во Охрид во весникот „Вечер“ го одбележа Фани Буцкова со написот „Со себе понесена и — песната“, во чија претпоследна алинеа се вели: „Луѓето, кои виорот на војната ги присили да го напуштат родниот крај, понесувајќи ја со себе тагата за изгорените огништа, ја понесоа и песната, длабоко закоренета во нивните души и која ни бурите на времето не ја откорнаа и не ја одродија“. Во написот се укажува дека на „Костурчанки“ ѝ се укажала „честа прва да настапи на една толку важна манифестација“.

Групата „Костурчанки“ од посетителите на Балканскиот фестивал и од РТВ-аудиториум (бидејќи се вршеше директен пренос) беше наградена со аплаузи и отворени симпатии, а посебно кон себе го сврте вниманието на фолклористиката. Високото ценење на костурскиот фолклор и на неговите интерпретаторки беше поттик за уште посериозно зафаќање да се прикаже што поголем дел од фолклорот на родниот крај. Истата година (1971) „Костурчанки“ учествуваа и на фестивалот „Илинденски денови“ во Битола. При изведувањето на свадбените обичаи, „фаќањето на квасот“ го прави (тогаш) малиот Никола Фотев, според сфаќањето на родниот крај, за да се раѓаат машки деца во куќата. Чинот „фаќање на квасот“ од Никола Фотев предизвика извонреден интерес. Во Битола групата го освои второто место и сербрена плакета.

Уште еден значаен успех групата забележа во 1971 година. На фолклорните смотри во Скопје доби прва награда за песната „Овчар овци пасе“, диплома за орото „Бајрачето“ и пофалница.

На Балканскиот фестивал на народни песни и игри „Костурчанки“ учествуваше и во 1973 година со три велигденско-ѓурѓовденски песни („Во село оро големо“, „Прошетала Богородица“ и „Два орла се бије“). Трите песни по нивниот музички карактер се различни: гртена, укана и влечена проследени со игри, без придружба на музика. За учеството на групата ѝ е дадена плакета и благодарница[49]).

На фолклорните смотри на културно-уметничките друштва од Скопје од 18 до 23 јуни 1973 година учествуваше групата „Костурчанки“ со КУД „Орце Николов“. За песната „Стојно ле, мори мој стоколе“ ја

---

[49]) Во илустриранаата Монографија на фестивалот по повод на неговиот 20-годишен јубилеј (1962-1982) не е регистрирано учеството на групата во 1973 година, додека за 1971 година е. Меѓутоа, од документацијата со која располага групата, од усните искажувања на повеќето нејзини членови и пишувањето на Вера Фотева и Ванчо Механџиски се гледа дека и во 1973 година групата настапила на Балканскиот
дека и во 1973 година групата настапила на Балканскиот
фестивал и тоа на 8. VII.

освои првата награда, а за учеството доби диплома. Секако, „Костурчанки“ придонесе и за општиот пласман на КУД „Орце Николов“ на прво место на озие манифестации.

Изворниот фолклор од Костурско „Костурчанки“ го презентира и во некои европски земји. Така, во 1972 година со КУД „Треска“ гостуваше во Белгија. Даде повеќе концерти во пет градови и во едно синдикално одмаралиште. Во 1975 година со КУД „Орце Николов“ гостуваше во Чехословачка. Настапи на фестивалот на КУД на ЧССР во Виходна. Даде и два концерта за нашите градежници на ГП „Бетон“ и „Пелагонија“ што беа на привремена работа во таа пријателска земја.

Од своето трето формирање во 1970 година групата „Костурчанки“ на репертоарот има опфатено преку сто и педесет песни (интимни, обредни, свадбарски, социјални, борбени и др.), повеќе ора и обичаи. Тој богат репертоар најмногу е презентиран преку РТВ Скопје. Првите луѓе кои во 1970 година на групата ѝ помогнаа во нејзиното фолклорно издигнување беа Дојчин Матевски (за ритмика) и Вера Фотева (за сценска изведба). Од тогаш до сега Вера Фотева работи со групата. Од сите е сфатена и прифатена за нејзин прв член. Всушност, за сè се договара и решава во „Костурчанки“ колективно, со извонредно меѓусебно ценење и почитување.

Првите снимки на Радио — Скопје „Костурчанки“ ги направи со Миле Брзанов, а потоа со Живко Фирфов и Пеце Атанасовски. Со оркестрите на Радио — Скопје на народни инструменти и чалгиите има снимено околу сто песни. За ТВ Скопје има снимено песни и ора со Миле Брзанов и Јонче Христовски. Со орото „Бајрачето“ се претстави и во новогодишната програма на РТС во 1983 година. На РТВС за снимање групата ѝ има понудено уште 60-ина песни.

Во продукција на РТВ Белград групата „Костурчанки“ има снимено една сингел плоча (ЕР 12 962). На неа се застапени четирите песни: „Нели сториме вера и клетва“, „Стојно ле, мори стоколе“, „Песна за





Лазо Попотрајко" и „Скарале се две млади етрви". Групата ја придружува оркестарот на Г. Димчевски, а интерпретаторки се: Киља Шмагранова, Евдокија Фотева — Вера, Лена Стамкова, Лина Цалева, Василка Чочева, Хрисула Попоска, Слободанка Шимбова, Мита Мусманова, Александра Ковачевска, Марика Макриевска и Јанула Ралева.

Заедно со КУД „Орце Николов", во продукција на „Југотон" од Загреб, групата има снимено и една лонг-плеј плоча (61030). „Костурчанки" на оваа плоча е застапена со песните: „Ај ка ни вели госпо" (А,5) и „Два орли се бие горе на небото" (Б,4).

По разни поводи, на многу свечености групата настапува со свои точки (песни и ора). Во знак на признание за придонесот во македонскиот фолклор, по повод 30-годишнината од постоењето на Институтот за фолклор на Македонија на свеченоста групата настапи со песната „Мори одао шарена". Често „Костурчанки" настапува заедно и со другите секции на КУД „Орце Николов".

Изворните песни што се на репертоарот на „Костурчанки" се: влечени, гртени и укани. Влечените песни се двогласни и тригласни, додека гртените се тригласни. Кај вторава група една пејачка ја започнува („е фатва") песната, втора крева на друг глас, а другите „гртат" (следат). Со гртените се слични уканите песни. И кај овие една пејачка „е фатва" песната, втора ја крева, а другите пеењето го завршуваат со „еее-аии". Гртените песни можат да се пејат и како влечени.

Во групата на влечените песни спаѓаат: „Шо ми е мило ем драго младо сејменче да стана", „Моме разгоорје чупе развеселие", „Ој мори лапко на брего", „Сонцето ојди на зајдеј" и др., а во гртените: „Мор месечино новино", „Добрино, моме, Добрино", „Стојно ле, мори мој стоколе", „Каранфило малко моме" и др. Меѓу уканите песни спаѓаат: „Солунското Поле полно галамби", „Ајте ми со здравје иљада сватови", „Елај, куме, елај" и др. Досега „Костурчан-





ки“ имаат снимено само влечени и гртени, а не и укани песни.

Повеќето ора што ги игра групата „Костурчанки“ се со пеење. Без пеење е „Бајрачето“. Тоа е свадбарско оро. Го симболизира следниот момент од свадбата. Кога сватовите откај младоженецот одат кај невестата, не можат да влезат во нејзината куќа додека кумот со бајракот не го урне јаболкото од на бајракот што е од страната на невестата, а се наоѓа при влезот. Од другите популарни народни ора се: „Левото“, „Љамчето“ „Мори одао шарена“, „Прошетала е Богородица“ и др. На играорен план треба да ја истакнеме соработката на групаат со кореографот на КУД „Орце Николов“ Тофе Дракулевски.

Благодарение на групата „Костурчанки“ се зачувани од заборав и доста народни обичаи од Костурско, меѓу кои: свадбени, велигденски, ѓурѓовденски и други.



*Четири жени од групата „Костурчанки“ со другите секции на КУД „Оорце Николов“*

Значаен е прилогот на „Костурчанки“ и во презентирањето на народната облека од Костурско. Секое нејзино настапување на сцена и пред ТВ-гледачите е драгоцено и од тој аспект. Бидејќи групата е составена од жени, до израз доаѓаат следните делови од женската облека: волнени чорапи, малини (волнени ткаени фустани), волнени ткаени шајаци и власеници (ѓурдии) со староградски крој украсени со неколку реда разнобојни гајтани, а на градите со полка од кадифе; скутници со разнобојни шари, шарена или бела шкепа (шамија) и др. Меѓутоа, при презентирање на некои народни обичаи, кога се појавуваат и лица од машки пол, присутна е и машката облека.

Во групата „Костурчанки“ членуваат жени од повеќе костурски села. Од таму доаѓа и името. Затоа оваа група е вистински амбасадор на народниот фолклор од Костурско. Групата оттргна од заборав добар дел од македонската народна култура и поттикна интерес кон неа, како во СРМ и воопшто во СФРЈ, така и кај своите сонародници кои по присила на судбината се распрснати на секаде по светот. Постојано до групата има обраќања да им се испратат снимените плочи, па ленти во Австралија, Америка и Канада. Доста од нив настапите на „Костурчанки“ ги забележале и со своите камери, за потоа нејзината песна иората да ги учат. Така, во едно писмо на Евдокија Фотева-Вера Роберт Лиембан од САД во 1973 година ѝ пишува: „Јас имам филм и снимка од настапот (на Балканскиот фестивал во Охрид во 1971 година — з.н.), така што јас ги научив и моите пријатели да ги играат ората со кои настапивте тогаш, така што ние можеме да го играме *‚Левото‘*, *‚Бајрачето‘* итн. Многу ни се бендиса орото и музиката *‚Мори одао шарена‘* . . . Бидејќи на снимката не се јасни сите зборови, би ве молел во писмо да ми ги испратите и зборовите за да можеме да ги научиме и да ги пееме кога играме“[50]). Многу фолкло-

---

[50]) Писмото го користевме од личната збирка на Евдокија Фотева — Вера. При цитирањето интервениравме само од јазично-правописен аспект.





ристи кои само еднаш ја слушнале да пее или што ја виделе да пее и игра групаат „Костурчанки“ покажале голем интерес кон народното богатство од костурскиот крај, а една научничка и работи докторска дисертација на тема „Музиката на Македонците од Егејска Македонија, посебно од Костурско“. За овој голем интерес Вера Фотева во илустрираното списание „Македонија“ (XXIX, 345, 1982, 22) во претпоследната алинеа од написот „Кој пее зло не мисли“ пишува: „Американецот Марвин Моехле, по потекло костурчанец, кој два пати гостувал во Скопје во својот ресторан во Сент Луис ги има снимено и ги пее нивните песни. Исто така. Американецот Р. Липман од Лос Анѓелос постојано контактира со групата. Тој студирал славистика и ја слушал групата на Балканскиот фестивал и е воодушевен од убавината на изворната песна. Липман прибира песни од Костурско. Госпожата Џејн Шугерман од универзитетот во Лос Анѓелос (Калифорнија) препорачана од Р. Липман престојува како гостин на Универзитетот во Скопје и прибира материјали за докторска дисертација на тема *Музиката на Македонците од Егејска Македонија, посебно од Костурско*, со г-та Џејн Шугерман костурчанките имаат снимено повеќе изворни песни и постојано соработуваат“.

„Додека имаме душа ќе ја пееме *гртената, вле чената, уканата* и *ритмичката* изворна песна, ќе го играме *Бајрачето, Левото, Одајо шарена, Љамчето* и други ора од својот крај, велан *Костурчанки*“, пишува Вера Фотева во истиот напис. За ценење и почит е таа самопрегорност и решителност, но целта ќе се постигне и со подмладување на групата, со предавање на традицијата на идните генерации; ако кон оваа група се покаже поголема наклоност, ако бидат снимени повеќе плочи од неа — од прва рака, ако почесто ја среќаваме на репертоарот од сите радиот-телевизиски центри во земјата. Ова го велиме од причина што чувствуваме извесно запоставување на гру-





пата „Костурчанки"[51]) поради нејзината специфична влечена, гртена и укана песна и тоа како од продуцентите, така и од другите фактори и медиуми. Скоро од никого не е помогната, без ничија помош се пробива. Затоа ја срекаваме од 1970 година до сега да работи во четири КУД во зависност од тоа кое друштво ќе ја покани да настапи, кое ќе ѝ овозможи извесни услови за работа. А треба да се знае дека во своевидноста, единственоста на фолклорот што го презентира „Костурчанки" е нејзината големина. Ако де-



*Дел од групата „Костурчанки". Од лево надесно се: Лина Цалева, Евдокија Фетева — Вера, Киља Шмагранова, Александра Ковачевска, Марика Макриевска и Василка Чочева.*

---

[51]) Ванчо Механџиски во „Екран" (II, 291) од 1. VI 1976 година, стр. 11, пишува: „Според зборовите на разговорливите и пријатни како соговорници средновековни жени, во завршна фаза се подготовките за издавање на нивната втора сингел плоча. На плочата, која треба да биде снимена во најскоро време, ќе се најдат четири изворни песни од Костурско", а сеуште таа плоча не видела видело, камо ли да се најде на плоча и другиот репертоар на оваа група.

нес не се оттргне од заборавот, утре ќе биде доцна, ќе останеме без драгоцено наследство и богатство.

И покрај сите тешкотии на кои наидувала и што ги има групата „Костурчанки", нејзините членови се упорни и со гордост велат: „Нашата желба е исполнета: песните од Костурско, дел од националното богатство ѝ го презентиравме на пошироката јавност, нашата песна се слуша преку радио-телевизијата, нашите ора *Одајо шарена, Бајрачето* и *Левото* ги прифатија КУД *Гоце Делчев* и *Орце Николов* од Скопје, како и ансамблот *Танец* и др. Секоја наша песна има своја историја, е дело на народниот гениј, т.е. е изворна и автентична. Иако сме во години, иако преживеавме многу трауми и горчини поради историјската судбина на нашиот роден крај, песната ни дава сила и живот, зашто на младата генерација ѝ оставаме драгоцено наследство, па нема да се повлечиме сè додека не ги испееме сите песни". Навистина тоа е повеќе од оптимизам за среќната иднина на групата.

*

* *

Повеќе од[52]) четири децении групата „Костурчанки" е присутна во македонското културно-просветно живеење, со два јасно издиференцирани периода.

Првиот период е воен — времето на Народноослободителната борба и Граѓанската војна на Грција. „Костурчанки" делуваше во Костурско, во родниот крај. Со својата песна и игра придонесуваше за разгорот на националноослободителната и антифашистичка борба во духот на Славјаномакедонскиот народноослободителен фронт и Народноослободителниот фронт на Егејска Македонија. На двапати беше формирана и двапати забранувана од грчките националисти, иако беа припадници на ЕАМ и КПГ.

---

[52]) Овие два збора (што се повторуваат и во почетокот на последната алиенеа) ги додадовме, бидејќи книгава се појавува многу подоцна од нејзиното настанување.





Вториот период е делување во единствениот слободен македонски дел, во главниот град на СР Македонија. Наоѓајќи се присилно надвор од родниот крај, „Костурчанки" ја продолжија традицијата на своите претходнички од 1943 и 1947 година. Пее за Костур и Костурско, за Егејска Македонија, за славните епопеи и јунаци од Илинден до најново време, задржува од заборав важен дел од македонската национална и култура историја, ја обогатува нашата национална ризница.

Повеќе од четири децении, со два принудни прекида, „Костурчанки" е на македонската културна сцена, придонесува за нашето меѓународно афирмирање, го свртува внимание на фолклористиката, ги топли срцата на распрснатите во светот. „Костурчанки" продолжува со ист ентузијакам кон нови успеси. Навистина „Костурчанки" заслужува восхит и почит. Во тоа име е и оваа книга.





ше ранета, но не падна во непријателски раце. Се лечеше во с. Бошовци, Кајлароко. Во октомври 1946 година е избрана за секретар на АФЖ на Егејска Македонија, која должност ѝ беше доверена и на Првиот конгрес на АФЖ во 1948 година, кога ја напиша брошурата *Славомакедонката во борбата*, што ја објави редакцијата на весникот на ГШ на ДАГ „Јуриш" („ΕΞΟΡΜΑΣΗΣ"), во две илјади егземплари, во мај 1948 година на грчки јазик, а требаше да се издаде и на македонски јазик. Вера беше потпретседател на Главниот одбор на НОФ и потпретседател на Сегрчката демократска организација на жените, па припадник на 18. бригада на ДАГ, помошник комесар на чета на Првата македонска ударна бригада на Македонците од Егејска Македонија и во Првата македонско-косовска ударна бригада итн. По капитулацијата на ДАГ, премина во Албанија, не одделувајќи се од своите соборци ни за момент.

За неуспехот на ДАГ од КПГ (и лично од Захаријадис) беа обвинети раководителите на НОФ и другите верни синови на Егејска Македонија, без да им се даде можност да се бранат. Меѓу нив е и Вера, па од 2. X до 14. XII 1949 година беше затворена во Албанија. Со целото осудено раководство е одведена со брод во затворите на СССР. Се претргаа големи маки за да го признаат обвинетите „предавството". По долго мачење, на 19. IV 1952 година им е судено. Вера спаѓа во групата што ја доби „најблагата" казна — 8 години затвор. Казната ја издржува во лефортовскиот и бутирскиот затвор и во Лубјанка, а потоа е интернирана во Сибир, во Таишетска траса (21 и 9 колона). По смртта на Сталин, (таа и другите нејзини соборци кои беа со неа) е доведена во Алма Ата.

Во јуни 1956 година Алма Ата ја посети генералниот секретар на ЦК на КПСС, Никита Хрушчов, со цел да одржи советување со раководителите од селското стопанство. Сознавајќи за тоа неколку ден пред доаѓањето на Хрушчов, групата на борци-раководители на НОФ на Егејска Македонија, кои со Вера ја





издржуваа казната, се договорија како да го искористат тој момент за да му стават до знаење на првиот човек на СССР за нивните патила. Се сложиле дека тоа треба да биде во форма на писмо во кое сè подробно ќе опишат за себе и кога ќе минува Хрушчов само да му се подаде. Но кој да му го предаде. Решиле тоа да го стори Вера. „Слушај, Вера, замисли се дека си на Вичо или на Грамос во големите офанзиви, а пред тебе има бункер. Од тоа дали ќе успееш да го уништиш непријателскиот бункер зависи дали ќе се спасат твоите соборци, твојата единица. Сега избирај!" — ѝ рекле.

На денот на посетата на Хрушчов на Алма Ата Вера и другите се најдоа на договореното место, пред народниот театар каде што требаше да се одржи состанокот со раководителите на ССР Казахастан. Сите, а најмногу Вера е нестрплива. Нејзе само ѝ ѕунат зборовите на другарите: „. . . замисли се дека си пред некој бункер на Вичо или на Грамос . . ." И навистина со добивањето на задачата таа мисли само на „Бункерот". Затоа кога се појави Хрушчов, кога требаше да влезе во народниот театар на Алма Ата, Вера навистина како на Вичо и Грамос се втурна меѓу масата и кога обезбедувањето ја задржа, таа колку што глас ја држи извика: „Другар Хрушчооов!" На нејзиниот извик Хрушчов се обярна и даде знак да ја пуштат. Вера му го даде писмото и му рече: „Ние сме Југословени. Сакаме да се вратиме во Југославија". Хрушчов ѝ одговорил: „Добро" и го ставил писмото во внатрешниот џеб од палтото.

По неколку дена, од Москва била испратена телеграма до југословенската амбасада, до ЦК на Казахастан и до Главниот одбор на Црвениот крст за наведените лица во писмото да бидат ослободени, т.е. да им се овозможи нивно одење во Југославија. Оваа вест на Вера лично ѝ ја соопшти републичкиот секретар на ЦК на КП на Казахастан, Леонид Брежњев, кој ѝ рекол: „Требаше и порано да ни се обратите писмено, овде во Алма Ата, да ви помогнеме што порано да бидете ослободени од понатамошното из-







*ЕВДОКИЈА ФОТЕВА (БАЛЕВА) — ВЕРА*

Евдокија Фотева (Балева) — Вера е родена во 1926 година во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско. Татко ѝ Никола отиде на печалба во Америка кога таа имаше две години (1928), па во својот дом, од рано детство го почувствува тешкиот живот на печалбарските семејства. Од мајка ѝ Вена ги слушаше печалбарско-тажачките, од баба ѝ (по мајка) Јованка Мангова комитските песни, бидејќи нејзиниот син Ламбро загина како комита, а од баба ѝ (по татко, т.е. на татко ѝ маштеа) Јагна Ризова песната за Лазар Поптрајков, како и за врвовите Локвата и Вињари зашто таму загина нејзиниот сопруг како илинденски востаник. Така, Евдокија не ја учеше македонската социјална и револуционерна песна од книга или од други, туку ја слушаше, ја понесе од својот дом. Затоа, иако неполнолетна, уште во 1941 година активно се вклучи во националноослободителното движење на Егејска Македонија.

Меѓу првите девојки Вера стапи во НОБ. Со основањето на СНОФ стана секретар на женската организација во Костурско. За време на НОБ и во Граѓанската војна на Грција Вера беше на повеќе раководни должности. Како член на Окружниот одбор на НОФ и раководител на женската организација, вршејќи ја илегалната работа во Островско, на 26. II 1946 година наиде на непријателска заседа и бе-





држување на казната. Вие бевте неправедно осудени, всушност вашата вина не е утврдена. Од денеска сте рехабилитирани".

Вера Фотева со својот сопруг Минчо Фотев во август 1956 година се врати во СРМ, а набрзо се вратија и сите други потписници на писмото. Сега живее во Скопје.

На трипати Вера Фотева е меѓу иницијаторите за формирањето на групата „Костурчанки" (1943, 1947 и 1970 година). Од формирањето во 1970 година досега е раководител на „Костурчанки". Заедно со целата група пее и во хорот „Борец" од неговото формирање во 1978 година.

„За мене борбата продолжува како на Вичо и Грамос, за мене борбата трае, не со оружје, туку со песна и оро, на сцена", вели Вера Фотева и довава: „Ние сме протерани од родниот кат. Претрпевме нечујни трауми и макотрпија. Нашата болка за уништените огништа, за гробовите на нашите предци и соборци, за родниот крај е неизлечива. Јас и моите другарки, целата група ‚Костурчанки', работиме до исцрпување, колку што можеме и не можеме, само песната, орото и сиот друг фолклор од Костурско и од цела Егејска Македонија да се отргне од заборав, да им се пренесе на младите генерации. Преку оваа наша културна дејност сакаме да го запознаеме мирољубивиот свет со нашето културно богатство, со нашата самобитност, а и тој подобро да се запознае со егејското распетие по НОБ и Граѓанската војна на Грција".







*МАРИКА МАКРИЕВСКА (ФОТЕВА)*

Марика Макриевска (Фотева) е родена во 1928 година во гратчето Хрупишта, Костурско. Произлегува од револуционерното семејство Фотевци. Во НОБ и во Граѓанската војна на Грција учествуваше целото нејзино семејство: татко ѝ Лазо, браќата Минчо и Фоти, сестрата Олимпија и таа (од 1943 година), а мајка ѝ Александра осум години лежеше во грчките затвори, од кои беше пуштена пред смртта. Како командир на вод при 28. бригада на ЕЛАС на 4. VII 1944 година загина брат ѝ Фоти Фотев. Постариот ѝ брат Минчо беше истакнат револуционер и раководител во СНОФ, НОФ и ДАГ, а зетот од сестра Паскал Митровски беше секретар на СНОФ и на НОФ на Егејска Македонија. Марика е сопруга на првоборецот Васко Макриевски (родом од с. Смрдеш, Костурско) и мајка на четири деца, кои сега се академски граѓани.

Во групата „Костурачнки" Марика учествува од нејзиното формирање во 1970 год. На Балканскиот фестивал во Охрид и на првите „Илинденски дено-





ви“ во Битола (1971) при презентирањето на фрагментите од свадбените обичаи таа беше „невестата“. Учесничка е во сите акции и зафати на групата, а пее и во хорот „Борец“ од неговото формирање.

Интересот кон народната песна и игра кај Марика се јави уште во детството, го стекна од своите родители. Всушност, Фотевци се познати по таа своја традиција. Уште од ученичките години учествува во повеќе КУД и хорови.







*ЛИНА ЦАЛЕВА (РИЗОВА)*

Лина Цалева (Ризова) е родена во 1922 година во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско. Правнука е на Лазар Поптрајков. Во НОБ и во Граѓанската војна на Грција учествуваше од 1943 до 1949 година со целото нејзино семејство. Нејзиниот сопруг Кирјако Цалев беше командант на коњицата при ГШ на ДАГ. Загина пред нејзини очи на планината Вичо во март 1949 година. Како потпоручник на ДАГ во големата офанзива на Грамос во мај 1948 година загина и нејзината најмала сестра Елена. Во НОД учествуваа и сестра ѝ Киња и братот Живко, кој од добиените рани во борбите почина во градот Ташкент, СССР. По капитулирањето на ДАГ, Лина емигрираше во Полска, од каде во СРМ се врати со своите две деца и мајка ѝ Цвета Ризова во 1958 година. Сега ќерка ѝ Дочка е дип. инж. технолог во „Макотекс", а синот Јани дип. економист во „Макошпед" — Скопје.

Лина е ретка песнопејка. Природно е надарена за пеење. Учествува во групата „Костурчанки" од нејзиното формирање во 1970 година. Со нејзиниот специфичен глас ги „крева" трите вида на песни (вле-





чени, гртени и укани). Активна е во сите зафати и акции на групата, а пее и во хорот „Борец“ од 1978 год. Често во контактирањето со луѓето Лина вели: „Додека сум жива ќе пеам и играм, бидејќи горчината на животот ја осетив уште на 23-годишна возраст кога ми погина мажот и ме остави со две малечки деца, кои ми беа испратени во домовите во Романија и Полска“.







*КИЉА ШМАГРАНОВА (РИЗОВА)*

Лина е ретка песнопејка. Природно е надарена дина во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско. Правнука е на Лазар Поптрајков. Во НОБ и во Граѓанската војна на Грција со својот сопруг Јото учествуваше од 1943 до 1949 година. Јото во ДАГ служеше во коњичка единица, а таа како партизанка во известителната служба на Главниот штаб на ДАГ. Директни учесници во НОД се и двете нејзини сестри: Лина и Ленка и брат ѝ Живко. Ленка загина како потпоручник во мај 1948 година во големата офанзива на Грамос. Во ДАГ загина и нејзиниот поголем девер Кирјако Шмагранов.

По уништувањето на Дамбени во 1948 година, како стари и исцрпени, родителите на Јото од ГШ на ДАГ беа испратени во Југославија. Поради тоа, по капитулацијата на ДАГ, кај нив дојде и Јото. Киља по поразот на НОД премина во Албанија, од каде беше испратена во Полска. Со својата ќерка Маре од Полска во СР Македонија се врати во 1959 година.

Во групата „Костурчанки" Киља членува од формирањето во 1970 година. Таа со Александра Ковачевска и Лина Цалева „ги фаќа" влечените, гртените и уканите песни. Учесник е во сите зафати и активности на групата.







*АЛЕКСАНДРА КОВАЧЕВСКА (ПАНОВСКА) — ЦАНА*

Александра Ковачевска (Пановска) е родена во 1928 година во с. Вамбел (В'мбел), Костурско. Во НОБ и во Граѓанската војна на Грција е учесник од 1943 до 1949 година. И целото нејзино семејство учествуваше во НОД. Татко ѝ Никола Пановски беше предвоен комунист, кој за времето на НОБ беше позадински работник, а во Граѓанската војна секретар на Окружниот одбор на НОФ за Костурско. Александра беше член на Окружниот одбор на АФЖ и политички комесар на чета на раненоносачката единица од реонот Вичо — Малимади сè до капитулирањето на ДАГ. Тогаш премина во Албанија, а од таму емигрира во Чехословачка, од каде во СР Македонија со својот сопруг првоборец Милтијади Ковачевски (родом од с. Смрдеш, Костурско) и три малолетни деца дојде во 1966 година.

Александра во групата „Костурчанки" е од 1971 година и е активна во неа сè до денес. Заедно со Киља Шмагранова „ја фаќа песната", т.е. ја почнува. Пее сопран во хорот „Борец" од неговото формирање.





Членовите на семејството од Александра се познати песнопејци. Нејзините родители и брат ѝ се љубители на изворниот мелос. Таа традицја ја продолжуваат и нејзините деца. Денеска Цана со својата ќерка Јоавнка игра и пее во КУД „Орце Николов" — Скопје. Александра вели: „Иако станавме баби, имаме и внучиња, ќе играме и ќе пееме додека имаме душа, нека нашата песна и оро од Костурско се чуе на секаде, за да не се заборави никогаш".







*ВАСИЛКА ЧОЧЕВА (ПОПЈАНЕВА)*

Василка Чочева (Попјанева) е родена во 1922 година во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско. Член на КПГ е од 1938 година, а директен учесник во НОБ од 1943 година. Нејзиниот сопруг Васил Чочев (од с. Дамбени) беше истакнат револуционер — позадински работник. Тој беше повеќепати затворан од грчката власт. Италијанските окупатори во 1941 година го осудија и го испратија во злогласните логори на Германија. По капитулирањето на Германија, се врати во Егејска Македонија и се вклучи во НОФ и загина во големата офанзива на Грамос во 1948 година. Василка со малолетното дете по уништувањето на с. Дамбени од монархофашистите пребегна во Југославија.

Член на групата „Костурчанки" Василка е од нејзиното формирање во 1970 година. Има исклучително мелодичен глас. Песните „ги фаќа и ги крева, а и грти". Таа е и голем архивар на групата. Сите презентирани песни преку радио-телевизијата ги има снимено на ленти и ги чува сите фотографии од јавните настапи на „Костурчанки". Пее и во хорот „Борец" од формирањето.

Во разговорот Василка ни рече: „Бидејќи останав млада вдовица и бев принудена од грчките монархофашисти да го напуштам родното село со своето дете, ја почувствував горчината на животот, ми се чини, како никој друг. Иако сум сега баба на две малолетни внучиња, пеам и играм во ‚Костурчанки' како некогаш што пеевме и игравме во нашето Дамбени, за да се чуе и остане, да ја продолжат традицијата и младите генерации. Нашиот костурски фолклор не смее да се заборави".







*СОФИЈА КОВАЧЕВСКА (ТАМБОВСКА)*

Софија Ковачевска (Тамбовска) е родена во 1930 година во с. Косинец, Костурско. Целото нејзино семејство учествуваше во НОБ и во Граѓанската војна на Грција (татко ѝ и двајца браќа), а таа е учесник од 1947 година. Со припадниците на ДАГ што заминаа во Ташкент, СССР, беше и таа. Таму се омажи за првоборецот Лазо Ковачевски (родом од с. Смрдеш, Костурско). Во Скопје, СРМ, со сопругот и двете ќерки се врати од Полска во 1964 година.

Во групата „Костурчанки" учествува од 1979 година. Од тогаш е нејзин активен член.



*АНА МАНГОВА (ДИМИТРОВА)*

Ана Мангова (Димитрова) е родена во 1924 година во с. Жупаништа, Костурско. Во НОБ и во Граѓанската војна на Грција е учесник од 1941 до 1949 година по чин поручник и 60% воен инвалид. Нејзиниот сопруг и најстариот ѝ брат загинаа во НОД. Остана да живее со единственото дете. До 1980 година живееше во Романија, а сега е во Скопје. Од 1980 година е член на групата „Костурчанки", а пее и во хорот „Борец".



*ЉУБИЦА ПОПЈАНЕВА*

Љубица Попјанева е родена во 1925 година во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско, а омажена во с. Габреш, Костурско. Во НОБ и во Граѓанската војна на Грција е учесник од 1941 до 1949 година со целото нејзино семејство: сопругот, двајцата браќа и двете сестри Василка и Парашкева. Мажите од сестри ѝ (зетовите) загинаа во НОБ. Љубица беше прв претседател-жена на на народноослободителен одбор во Егејска Македонија.

Во „Костурчанки" Љубица е член од формирањето во 1970 година до денес, но поради здравствени и домашни причини (има пет малолетни внучиња од син и ќерка) не учествува во сите настапи на групата.



## *СЛОБОДАНКА ШИМБОВА (БАЉОВА) — БОДА*

Слободанка Шимбова (Баљова) е родена во 1916 година во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско. Во 1947 година му се придружи на својот сопруг во НОД на Егејска Македонија, кој во него учествуваше од 1943 година, а беше и предвоен комунист. Од ДАГ нејзините деца беа испратени во домови во Романија. По капитулирањето на ДАГ и таа со сопругот емигрира таму, од каде во СРМ се врати со трите свои деца во 1956 година.

Во групата „Костурчанки" Бода членуваше од нејзиното формирање во 1970. Во 1976 година се повлече поради болест, но почина со песна на уста (1980), како порака да се запомне и пренесува.

Сите членови на „Костурчанки" со воздив зборуваат за Бода, секоја се сеќава на нешто трајно што ја сврзува со неа. Спомените се враќаат уште во родното село. Била меѓу првите песнопејки.



*ЦВЕТА ТАСЕВСКА (АЏИЕВА)*

Цвета Тасевска (Аџиева) е родена во 1924 година во с. Дреновени, Костурско. Учесник е во НОБ и во Граѓанската војна на Грција кога како партизан загина и нејзиниот брат. Горчлива ѝ беше судбината на Цвета по капитулацијата на ДАГ. Мажот ѝ со двете деца се најде во Југославија, а таа остана зад граница. Кај своето семејство дојде дури во 1952 година.

Една од иницијаторите за формирањето на групата „Костурчанки" беше и Цвета. На Балканскиот фестивал во Охрид (1971) со Киља Шмагранова го фаќаа квасот. Двете учествуваа во изведувањето на тој обичај и на „Илинденските денови" во Битола (1971). Со групата гостуваше во неколку места во СФРЈ и во Белгија. Поради домашни причини, од групата се повлече во 1973 година.







*ЈАНУЛА РАЛЕВА (ЦАЦЕВА) — НУЛИ*

Јанула Ралева (Цацева) е родена во 1927 година во с. Смрдеш, Костурско. Во НОБ и во Граѓанската војна на Грција учествуваше од 1943 година. Беше член на Секретаријатот на НОФ за Костурско и комесар на ранетоносечка единица. Учесници во НОД беа и татко ѝ и помалиот ѝ брат. По капитулирањето на ДАГ, емигрираше во СССР (Ташкент), од каде со својот сопруг Тимио Ралев се врати во СРМ во 1956 година. Членува во групата од 1970 година до денес. Учествува во сите активности.



*МИТА МУСМАНОВА (МАРКОВА)*

Мита Мусманова (Маркова) е родена во 1916 година во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско. Приврзеник на НОБ е од 1941 година, а во Граѓанската војна на Грција учествуваше со својот сопруг Насо од 1947 до 1949 година. Брат ѝ Ристо Марковски беше првоборец. Тој загина во борбите на планината Вичо во 1949 година. По поразот на ДАГ, Мита емигрира во Полска, од каде што со своите деца се врати во СРМ во 1959 година.

Во „Костурчанки" членуваше до 1976 година. Ја прекина активноста во групата поради здравствени причини. Мита беше позната со својот глас уште во родното село. Најмногу тогаш пееше со Слободанка Шимбова (Бода) и Деспина Ангелкова (Цалева).







*ЛЕНА СТАМКОВА (ВИВКОВА)*

Лена Сатмкова (Вивкова) е родена во 1921 година во с. Дамбени (Д'мбени), Костурско. Заедно со својот сопруг учествуваше во НОБ и во Граѓанската војна на Грција од 1943 до 1949 година. Нејзиниот единствен брат загина во 1948 година.

Во групата „Костурчанки" е член од формирањето во 1970 година. Поради здравствени причини се повлече од групата во 1973 година.

ШТО СИ, ГОРО, ДИВНА ГОРО,
ШТО СИ, ГОРО, ПОВЕНАЛА,
ШТО ТИ ЛИСТЈА ИСПАДНАЛЕ...

## ПЕСНА ЗА СМРТТА НА ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ

Собрале ми се набрале
на тоа брдо, леле, високо,
на тоа брдо високо,
во Серско Поле широко,
тој Гоце Делчев војвода[1])
со неговата, леле, дружина.
— Дејгиди Делчев војвода,
дејгиди силна Македонијо,
ти ми умираш млад зелен,
на кој оставаш твојата дружина,
на кој оставаш твојата дружина,
дружина млади, леле, комити?
— Јас те оставам, верна дружино,
на војводата Јане Сандански.
Прва бомба фрли Јане Сандански,
втора бомба фрли Тодор Паница.
Гледајте право, верна дружино,
стрелајте здраво на душманите,
дејгиди Делчев војвода,
дејгиди силна Македонијо.

---

[1]) За Гоце Делчев и другите револуционери шот се споменуваат во прилозиве даваме куси белешки по презентирањето на репертоарот од групата „Костурчанки".





## ЦРНА МИ ЧУМА ПАДНАЛА

Црна ми чума паднала
во тоа село Баница[1]),
таму се бие млади комити
со славниот Делчев војвода.
Јана ми сена на разбој,
шарен ми прегач да ткае,
к'шчо ми ткала заспала,
к'шчо ми спала пиcнала:
„Ој леле, мајко, до бога,
љута ме змија каснала,
пушка ми пукна, Гоце ми падна,
првиот војвода на Македонија".
„Немој ми, Јано, немој ми, ќерко,
лоши ми мисли не мисли."
„Проклета, мамо, да биде
сивата, мамо, кукавица,
шчо закукала порано,
три дена пред Благоев ден,
за да мене разбие,
за да мене поцрни,
првиот војвода, тој Гоце Делчев,
загина за Македонија".

---

[1]) Се однесува на с. Баница, Среско, во кое на 4. V 1903 година загина Гоце Делчев. Села со ова име има и во други делови на Македонија.





## ПЕСНА ЗА СЕЛОТО Д'МБЕНИ

Бог да убие, убие тој Осман-паша, ефенди,
што го изгоре Д'мбени, Д'мбени село големо.
Дејгиди славно Д'мбени, дејгиди село големо
со седумнаесет дуќани и четириесет меани.
Кога гореше Д'мбени, страшни думани ставае,
жени и деца плачеа, бегае горе Локвата.
Кога гореше Д'мбени, четата беше смрдецко,
додека стигна четата комити, целото село изгоре.[1]

## ПЕСНА ЗА ЛАЗО МОСКОВ

Плакала мајка, жалела, жалела,
на вишенските гробишча,
во тоа пусто Вишени:
— Стани ми, Лазо на мајка, на мајка,
— Не можа, мајко, да стана,
турски ме куршум прониза
на лева рака крај срце, крај срце,
на десна нога колено,
оди си, мајко, оди си.

---

[1]) На 24. VIII 1903 година турскиот аскер го изгорел селото Дамбени. Тој страшен чин го гледал истакнатиот илинденски револуционер и поет Лазар Поптрајков од планината Малимади. Тогаш ја испеал оваа песна, која потоа е прифатена како народна и добила мелодија. Првпат поопширно за оваа песна станува збор во нашата книга *Лазар Поптрајков* (Битола, 1980, 43).





## ПЕСНА ЗА ЛАЗО ПОПОТРАЈКО

Зашто плачиш, зашто жалиш ти високи Лисич?
Одговара жаловито тој високи Лисич:
— Јас ќе плача и ќе жала дур до веки века
зашчо виду как заклае Лазо Попотрајко.
Отсекое горда глава за пендесет лири,
однесое во Костура бакшиш на деспота.
Срамно ести, срамно да се каже за деспота,
а ушче пострамно ести за тој шчо го уби,
за тој шчо го уби, тој Коте од Руља.

## КОСТУРСКИТЕ ВОЈВОДИ

Од гора иде, мори мамо, све млади јунаци,
најнапре трга, мори мила мамо, Васил Чакаларо,
на-нана-нана-на, Васил Чакаларо.
По него врви, мори мила мамо, Коле Желинаро,
Митрето Влао, Лазо Дамбенаро и Пандето Кљаше,
на-нана,нана-нана и Пандето Кљаше.
На рамо носе, мори мила мамо, пушки малихерки,
през половина три низи патрони, сабји наострени,
на-нана-нана-нана сабји наострени.
Право ми трге, мори мила мамо, на костурска касаба,
за да се бие, мори мила мамо, со турскио паша,
на-нана-нана-нана со турскио паша.

ЦРВЕН СЕ ОБЛАК ЗАДАДЕ

Црвен се облак зададе
од Малимади планина,
од Малимади планина
до костурската рамнина,
там три војводи седее,
црвено знаме држее,
на знамето написано:
„Станвајте, братја, не спите,
во борба да влегувате
за наша Македонија
да стани ослободена".

ЛОКВАТА И ВИЊАРИ
(Фрагменти)

Пак при вас идам врвови стрмни,
врвови на планини безводни,
да ги видам вашите камни крвни,
багрени со крвта на момци народни.

Нека осатнат спомени тешки,
кајшто загина храбриот војвода,
што цела чета крепеше машки
в бој ужасен заради слобода . . .

Колку несрени сме ние, Македонци,
во борбава со душман народен!
Но и какви херои, о, момци,
сотјме пред светот кален, изроден! . . .

Спијте спокојно тринаесетмина,
скапи на црна, кутра родина,
под таа трева густа, зелена,
под црна земја тешка, студена.

Вие станавте жртва за робој,
жртви на тврдост, на глави бурни,
но никој сега нема да турни
споменик, венци над вашите гробој . . .

Вие легнавте в куќа одбрана
на врвов зелен, ладен, чудесен,
кај атмосвера чиста, омајна,
приспива секој в мечти занесен.

Оттука се гледа езера мазни,
ветерот носи миризби разни.
Заради тоа драго му бива
секому вечно тука да почива.[1])

Лазар Поптрајков

---

[1]) На 31 мај 1903 година (стар стил, т.е. на 13 јуни 1903.) на врвовите Локвата и Вињари од дамбнската планина Мамади се водела жестока борба меѓу оружените сили на Костурската револуционерна организација и околу илјада турски аскери. Со борбата директно раководел Лазар Поптрајков Нерамната борба траела околу 12 часа. Турскиот аскер претрпел големи загуби и се повлекол, а на вечна стража на врвовите Локвата и Вињари останале тринаесетмина востаници.

Инспириран од хероизмот на сите борци во нерамната борба, само три недели по историскиот настан, Лазар Поптрајков епски ја предал, ја опеал во поемата *Локвата и Вињари.* Набрзо по настанувањето, поемата добила мелодија, се пеела како народна песна. Во чест на загинатите херои на планината Малимади, од 1904 година 31 мај селото Дамбени го зело како свој празник Енишестие. На тој ден се одело на Локвата и Вињари, каде што доаѓало населението и од околните села и скоро редовно се пеела и поемата на Лазар Поптрајков. Од 1973 година во излетничкото место Сарај, кај Скопје, дамбенци секоја последна недела од месец мај одржуваат „Дамбенска средба" во чест на историскиот настан од 1903 година. (Поопширно за историскиот настан и за поемата станува збор во нашите трудови што се цитирани во делот „Извори и литература".)





## ЗАШЧО МИ ПЛАЧИШ, ГОРО ЛЕ

— Зашчо ми плачиш, горо ле,
зашчо ми жалиш, горо ле?
— Како да не плача, бајо ле,
како да не жала, бајо ле,
свекоја година, бајо ле,
по ен булук комити,
овоја година, бајо ле,
до триста, аман, булука,
бистра ми вода изматија,
сувите ми гранки изгореа,
зелени ми треви изгазија,
рудите јагнишча испекоја,
затова си плача, бајо ле,
затова си жала, бајо ле.

## БЛАЗЕ НА ВИЧО ПЛАНИНА

Блазе на Вичо планина,
блазе на гора зелена,
никогаш празна не била,
зима и лето све полна,
лето си полна овчари,
зима си полна комити,
секое ритче и бајрак,
секоја бука и јунак.

## ШЧО СИ ЗАКАСНАЛА, ТИНКЕ, НА БУНАР ЗА ВОДА

—Шчо си закаснала, Тинке, на бунар за вода·
— Не сам закаснала, мамо, сеир сам правела,
сеир сам правела, мамо, мораицки аскер,
ено Македонче, мамо, најнапре таргаше,
најнапре таргаше, мамо, бајрако во раци,
ка ме виде мене, мамо, од коно се фрли,
од коно се фрли, мамо, при мене ми дојде,
од седло извади, мамо, три низи флорини,
три низи флорини, мамо, мене ми даде,
мене ми и даде, мамо и така ми рече:
„Аку да се врна, Тинке, тебе ке те зевам,
аку не се врна, Тинке, алав ти и чина,
алав ти и чина, Тинке, носи и со здравје".

## ВЕЧЕРАЈТЕ, МИЛА МАМО

Вечрајте, леле ле, мила мамо,
не чекајте, мила мамо, не чекајте,
ме фатиле, леле ле, ме фатиле мамо,
лоши Турци, мила мамо, ракишчени,
ке ме носе, леле ле, ке ме носе,
мила мамо, во Ракицко, мила мамо, пусто село,
да ми врте, леле ле, да ми врте, мила мамо,
црни очи, мила мамо, црни очи,
да ми сече, леле ле, да ми сече, мила мамо,
руси коси, мила мамо, руси коси,
руси коси, леле ле, руси коси, мила мамо,
кај телови, мила мамо, за тамбура,
што ја дрме, леле ле, што ја дрме, мила мамо,
млади момци, мила мамо, Македонци.





## ШТО СИ, ГОРО, ПОВЕНАЛА

— Што си, горо, дивна горо,
што си, горо повенала,
што ти листја испаднале,
што ти гранки искршиле,
дали раса те зароси
или слана те сланоса?
— Поминале три синџири,
три синџири све јунаци,
првиот синџир све бекари,
вториот синџир прстенвани,
третиот синџир све женати,
затова сум повенала,
листја ми се исушиле,
гранки ми се искршиле.
— Плачи, горо, плачи сестро
и двата да плачиме,
ти за својте листја, горо,
јас за мојта младост,
твојте листја, горо сестро,
од бога ќе паднат,
мојта младост, горо сестро,
од душман ќе оди,
твојте листја, горо сестро,
пак ќе презеленат,
а пак мојта младост, горо,
наза не се враќа.

## И НИЈА СМЕ ДЕЦА НА МАЈКАТА ЗЕМЈА

И нија сме деца на мајката земја,
и нија имаме право да живејеме,
не како другите живот што живеат,
а није страдаме, од гладост умираме,
слобода немаме, правини никакви,
а кога и бараме, затворо го најдваме,
во затвор сме мачени, коскиte ни кршат,
на менгеме не клават и крфта ни ја пијат,
нија не клекнуваме, нија ќе се бориме
со сите наши сили за да се ослободиме.

## НАРОДЕ МАКЕДОНСКИ

Народе македонски, свести се, разбуди,
свести се, разбуди се, свести се доста спи,
голем страм за тебе, о Македонијо,
другите да те знае, сама да не се знаеш.
Кој е страшлив кај баба, дома да си седи,
на фурката прениди, да плачи, да ренди.
Излегоа шпиони од Македонија,
продадоја земјата за ефтини пари.





## ГОЛЕМ МЕРАК ИМАМ, МАМО

Голем мерак имам, мамо,
партизан да одам,
партизан да одам, мамо
на Вичо планина.
Там ќе најдам мила, мамо,
мојте мили браќа,
мојте мили браќа, мамо,
мојте мили сестри.
Ќе се бијам, мила мамо,
за Македонија,
за Македонија, мамо,
земја поробена,
земја поробена, мамо,
од клети фашисти.
Прва пушка пукна, мамо,
мене ме погоди,
мене ме погоди, мамо,
во левата страна,
на левата страна, мамо,
близу до срцето.





## ПЕСНА ЗА ЛАЗО ТРПОВСКИ

Денес Трповски се проштава
со планини и долини.
Стани Трповски од гробо, стани,
ај стани другар ти.
Де остави твои другари,
по осои не прибрани.
Стани Трповски од гробо, стани,
ај стани другар ти.
Твојата снага не угасна,
твојто име порасна.
Стани Трповски од гробо, стани,
ај стани другар ти[1]).

## СТАНИ, СТАНИ, ДРУГАР АЛЕКСОВСКИ

Стани, стани, другар Алексовски,
Стани, стани, Васил Алексовски,
твоите другари и другарки,
твоите другари по планини шетат,
по планини шетат Васил да намерат,
Васил да намерат, а Васил го нема,
Васил го убија, го убија,
Васил го убија проклети фашисти.
Стани, стани, другар Алексовски,
стани, стани, Васил Алексовски.
— Не можа да стана, да стана,
не можа да стана, куршум ме прониза,
куршум ме прониза, ме прониза,
куршум ме прониза од шпијоно Темо.[1])

---

[1]) Текстот на песната за Лазо Трповски е од Васко Караџа (писмено соопштение на Евдокија Фотева — Вера).

[1]) Текстот и музиката на оваа песна, според усните информации на Евдокија Фотева — Вера, се од Атанас Низамов





## НА ВИЧО ПЛАНИНА

На Вичо, еј Вичо планина,
и во поздивската рамнина,
таму е Гоцева бригада,
а фашистите од неа пострадаа,
еј, еј моми и момчиња, моми и момчиња
кренаа пушки на рамо да се боре
за слобода, за Македонија,
еј, еј моми и момчиња,
вие ги направивте Германците на парчина,
еј, еј во града Лерина влезе Гоцева дружина,
еј, еј во Костура града влезе Гоцева бригада.[1])

## КАЖИ МИ ВИЧО И БИГЛА

Кажи ми, кажи Вичо и Бигла,
до дека е Македонија?
— Лерин и Костур, Воден и Солун,
таму се бие Македонците,
коски се кршат, спици се фрлат
и на Македонци под нокти клават.[1])

[1]) Текстот и музиката на оваа песна се од Атанас Низамов. (Усна информација на Евдокија фотева — Вера.)

[1]) Бидејќи оваа песна е пеена во времето на НОБГ од македонскиот народ, од борците на ЕЛАС и од групата на СНОФ, во неа се спомнува само територијата на Македонија што за нив била актуелна во тогашниот момент на борбата





## МАРШ НА АФЖ

Чекориме смело
со високо чело
на нашата татковина ние сме чес.
За народно дело,
од градови, села,
на АФЖ славно сме боркињи денес.

Во жили ни врие
крв славјанска-бие
и в борба не вика — и летаме в бој
Ко вулкан сме ние
в нас Гоце се крие
с дух гоцева ѕидаме народен строј!

Со железа жешки
режимите прежни
во двојно не држаа ропство и срам.
В маченија тешки
за живот човешки
во борба се фрламе — в смрта без страв.

Во редици први
со омраза крвна
се фрламе смело во оганот-жег.
Со жртви и крвој
по патишта стрмни
не води кон слобода НОФ-АФЖ!

Со пушка во рака
со сестри и браќа
све летаме напред под куршуми дожд.
И рака за рака
со гркинки в братство
на гаден фашизам забивме нож.





Македонски народ!
На славниот народ
сме достојни ќерки во борбата и слет·
Од планини, карпи
со АФЖ напред
ќе ѕидаме новиот слободен пат!

П. Паскалевски

„Маршот“ првпат е објавен во „Нова Македонка“ на 1 март 1948 година, стр. 15.

## ДЕНЕС Е ЖАЛКО ЗА ДА ГЛЕДАШ МАКЕДОНСКИО НАРОД

Денеска е жалко за да гледаш
македонскио народ
ка го мачат, интернират
по грцките острови,
железнички и бродови,
по патишта и друмови,
со синжири изврзваби
и во пранги оковани,
свите луди расплакани,
мажи, жени и деца.
Збогум мила татковино,
збогум мили роден крај,
збогум, збогум мили браќа,
нема веќе да се вратам,
ние свите ќе умреме
за народ и за братска слобода[1].)

[1]) По склучувањето на договорот во Варкиза, теророт, убиствата и масовните затворања на македонското население во Егејска Македонија станаа секојдневност. Грчките монархофашисти полошо од ѕверови се нафрлија на слободољубивото македонско население за негово физичко ликвидирање. Оваа песна е тогаш настаната и во Егејска Македонија масовно се пееше во периодот 1945-1946 година. Остана како траен сведок за едно македонско невреме.





## ПЕСНА ЗА СЕЛОТО НЕСТРАМ

Гордо гледај, вечен Грамос,
ка се боре твојте села,
гордо гледај и Ти, Нестрам,
ка се боре за слобода,
за Македонија.
На гурмади знаме дига,
знамето на слободата,
гледај Нестрам како гори,
како гори за слобода,
за Македонија.
За да кажиш ти на свето,
нишчо тебе не те плаши,
нито бомби, нито оган,
нито проклети фашисти.





## СЕ СОБРАЕ НЕВЕСТИТЕ

Се собрае невестите,
невестите и чупите,
да ми реше, да ми пише,
бела книга, црно писмо,
црно писмо, голем ферман,
да го пушче на далеку,
на далеку во Цариград,
на далеку свите држави,
да се пуште патиштата,
да си дојде свите деци,
свите деци чужинари,
да и запре бојовите,
да се пушче аскерите,
и женети, и неженети,
женетите при невестите,
неженетите да се ожене,
да се маже девојките.[1])

---

[1]) Од 1921 до 1922 година Грција беше во војна со Турција и во Мала Азија претрпе неуспех. За оваа војна насилно беа мобилизирани сите Македонци од Егејска Македонија што се затекнаа во својот роден крај. Многу Македонци ги загубија и животите. Оваа песна е настаната во врска со тој настан, кој меѓу народот е познат и како „Малоазиската војна".

## ПИЛЕ ЛЕ, ПИЛЕ, ПИЛЕ ШАРЕНО

— Пиле ле, пиле, пиле шарено,
кажи ми, пиле, дали го виде,
дали го виде моето либе.
— Виду го, виду многу далеку,
многу далеку во пуста Корча,
таму седеше и ме молеше:
„Пиле, еј пиле, пиле шарено,
кажи ми, пиле, дали ке одиш,
дали ке одиш на мој вилает,
да му раскажиш на мојта мајка,
на мојта мајка, на мојта невеста,
на мојта невеста да не ме чека,
да не ме чека, ој пиле, да се омажи,
а да му кажиш на мојта мајка
да не ме чека, да не ме жали,
мојата младост тука остана,
моите коски тука ке гнијат,
фашисти крвни ја не ке видат".

КОЛКУ Е ЖАЛКО ЗА МЛАДОСТ
ТОЛКУ Е ЖАЛКО ЗА ЉУБОВ.



## ЗАБОРАВИ ДА МУ КАЖА

Заборави да му кажа
на мојата мила мајчица
гробница да ми ископа
крај таја града Лерина,
крај таја града Лерина,
крај таја сенка широка,
крај таја трева зелена,
крај таја вода студена,
над гроб да посее пшеница
да се соберат билбили,
да ми запејат ена песна,
ај ена песна љубовна,
колку е жалко за младост
отлку е жалко за љубов.

## СТОЈНО ЛЕ, СЕВДО ЛЕ, ТИ БОСИЛОК НЕ НОСИШ

— Стојно ле, севдо ле, ти босилок не носиш,
босилкоина меришиш.
— Лудо ле, младо ле, денес бе градината,
помина крај босилокот.
— Стојно ле, севдо ле, везден седиш градината,
садиш, вадиш босилокот.
— Лудо ле, младо ле, сваноsh сеш на пенџеро,
пулиш во небото.
— Стојно ле, севдо ле, садиш, вадиш босилокот,
лисјата не и изброи.
— Лудо ле, младо ле, сваноsh пулиш во небото,
ѕвездите не и изброи.

## КРЕНА МАРТИНАТА, ФАТИ ПЛАНИНАТА

Крена мартината, мори мила мамо, фати планината,
ај фати планината, мила мамо, ојду на Локвата,
тана-нана-на, тана-нана-нана ојду на Локвата.
Таму се собрае, мори мила мамо, од три села чупи,
ај од три села чупи, мила мамо, од пет села деци,
тана-нана-на, тана-нана-нана од пет села деци.
Чупите дамбенски и чупите смрдецки не се теку лепи
ај не се теку лепи, мила мамо, лепи му се рече,
тана-нана-на, тана-нана-нана лепи му се рече, па и ѕвездалии
Име му се крена дури на далеку до Солуна града,
ај до Солуна града, мила мамо, кај лепите деци,
тана-нана-на, тана-нана-нана кај лепите деци.
Енаш те опулве, мори мила мамо, и те опијанве,
ај енаш да запее, мила мамо, умо ти го креве,
тана-нана-на, тана-нана-нана умо ти го крве.

## ПРОШЕТАЛА МИ ЕЛЕНА

Прошетала ми Елена
по темна гора зелена,
по ветка шума кастрена,
ми намерила манастир,
манастир Свети Никола
и му се верно помоли:
„Никола, брате да ми си,
дал има место и за мене
и калугерска промена“.
„Елено, сестро да ми си
и место има за тебе,
и калугерска промена,
пара си лепа, прелепа,
расипваш голем манастир,
огрешваш калугерите“.

## ДОЛНИТЕ, МОРИ, ГРАДИЊА

Долните, мори, градиња,
до две, до три моми,
босилок садее,
цунцуле вадее.
Јаска си, мори, помина,
по крајо башчата,
на плето застана,
со рака му мавна,
му мавна, мори, и побара
ен корен босилок
мене да ми даде.
Скина, мори, најмалата,
скина најлепата,
мене да ми даде
ен корен босилок,
ен корен, мори босилок
мене да ми дади,
па ми пишман се стори
и така си реку:
„Аку не, мори, ја зевам,
по лепо да умрам,
оти да ја пуља
во чужите раци".

## ВЕТРО ДУЕ, ГОРА СЕ ЉУЉИ

Ветеро дуе, гора се љуљи,
чупчето вика: „Леле, ми студи".
Мајка му вика: „Елај при мене".
Ојде при мајка како на слана.
Татко му вика: „Елај при мене"
Ојде при татко како на снего.
Лудото вика: „Елај при мене,
елај при мене, бре лепо чупе".
Ојде при лудо како на оган,
како на оган, како на сл'нце.

## ЗАВИ СЕ ОБЛАК НА НАШЕ СЕЛО

Зави се облак на наше село, де.
Тој не бил облак, туку ми бил јунак, де и,
тук ми бил јунак моми да гледа,
моми да гледа, бела Бојана, де и,
бела Бојана, бела та црвена,
бела та црвена, т'нка та висока, де и.
„Гледај ме, лудо, нагледај ми се,
п'лни ти очи — празни ти р'ци, де и“.

## ЈА ВИДЕТЕ КОЈ ПОМИНА

Ја видете кој помина,
кој помина, кој замина,
милата ми поминува,
босилковина мериши
и во црква ми оди.
Тамо дека ош, мор мила,
поклони се и за мене
шо имаме погрешно,
коку перија и коски
има црната кокошка,
току пати те баци
од зади зад врата
и мајкати нè пулеше,
нè пулеше, се смееше,
на гумното роса роси,
нија двата ојме боси.

## ЧУМО ТИ БЕШЕ, ЛУДО ЛЕ

— Чумо ти беше, лудо, чумо ти беше,
чумо ти беше, лудо ле, белата риза.
— Јас ќе ти купа, севдо, јас ќе ти купа,
јас ќе ти купа, севдо ле, траката фустан.
— Чумо ти беше, лудо, чумо ти беше,
чумо ти беше, лудо, ле, траката фустан·
— Јас ќе ти купа, севдо, јас ќе ти купа,
јас ќе ти купа, севдо ле, чели од видело.
— Чумо ти беја, лудо, чумо ти беја,
чумо ти беја, лудо ле, чели од видело.
— Јас ќе ти купа, севдо, јас ќе ти купа,
јас ќе ти купа, севдо ле, бели чорапи.
— Чумо ти беја, лудо, чумо ти беја,
чумо ти беја, лудо ле, бели чорапи.
— Јас ќе ти купа, севдо, јас ќе ти купа,
јас ќе ти купа, севдо ле, златни прстен,
златни прстен, севдо ле, тебе ќе те зевам.

## СЕЛСКИТЕ ЕРГЕНИ ПО ЕН ПАТ БАРАЕ

Селските ергени по ен пат барае,
по ен пат барае, лепо прикажвае:
„Шчо ќе му купиме на лепите чупи?"
Еното велеше: „Јаска ќе му купа,
јаска ќе му купа грепче и сапунче".
Другото велеше: „Јаска ке му купа,
ајска ќе му купа шише со белило,
шише со белило, крпче црвенило".





## ДА МИ ПУКНИШ, МИЛА МАЈКО

Да ми пукниш, мила мајко, да тресниш, да тресниш,
зашчо ме роди, мајко, убава, калеша,
да не можа на портето да слеза, да слеза,
од тие пусти, мамо, беќари, ергени.
Свилена марама, мамо, давае, давае,
бело ми лице, мамо, сакае, сакае,
срмено елече, мамо, давае, давае.
танка ми снага, мамо, сакае, сакае.

## СЕДНАЛА МИ Е ТОДОРКА

Седнала ми е Тодорка,
самбота спроти недела,
копринен гајтан да вежи,
на риза жуфки да клади,
мајка му си ја молеше,
мајка му си ја караше:
„Стани, Тодорке, легни си,
лош абер оди по селу,
тебе ке да те загине
оти и мамиш деците".
„Мајко ле, мила мајко ле,
тија се маме по мене,
по лице бело, црвено,
по очи црни череши,
јас не се мажа малечка
на четрнасет години".





## САМА МОМА ВО ПЛАНИНА

Сама мо, ој леле ле, сама мома во планина,
во планина без дружина,
ми ја стре, ој леле ле, ми ја стретна овчарчето,
овчарчето, чобанчето.
— И ти са, ој леле ле, и си сама и јас само,
прибери ме ваја вечер.
— Те прибе, ој леле ле, те прибервам ваја вечер,
те прибервам — не те верувам.
— Клаваме, ој леле ле, калваме туфјак на мегу
и остра сабја пославје,
којке ја, ој леле ле, кој ке ја скрши клетвата,
туфјако да го умори,
сабјата да го заколи.

## ИЗНИКНАЛА ПЕРУНИКА, МАЈКО, ЛЕЛЕ

Изникнала перуника, мајко, леле,
среде трло овчарево, мајко, леле,
седи овчар и се мисли, мајко, леле,
дал' да вади, дал' да гради, мајко, леле,
сечи трња да го гради, мајко, леле,
прави бразда да го вади, мајко, леле,
извикала перуника, мајко, леле:
„Не сум цвеќе за вадение, мајко, леле,
тук' сум мома за љубење, мајко, леле".
Го прегрна, го целуна, мајко, леле.

## ДЕДО ОРА ПОД СЕЛОТО

Дедо ора, дедо ора под селото,
мома вежи, мома вежи во градина,
овчар паси, овчар паси силно стадо.
„Ој, овчаре, ој овчаре, ој козаре,
подсобери, подсобери силно стадо,
ќе ми влези, ќе ми влези градината,
ќе ми изеди, ќе ми изеди босилоко."
„Мори, моме, мори моме, мала моме,
ветер дуе, ветер дуе не се шчука,
магла има, магла има не се пули".

## СЕН СЕНО

Сен сено, сен сено, сен сено цутие зелено,
свекој поми, свекој поми, свекој помина не скина,
лудо поми, лудо поми, лудо помина го скина.
Скини го лу, скини го лу, скини го лудо, скини го,
скини го пре, скини го пре, скини го премериши го,
мирисот о, мирисот о, мирисот опијанува,
турни си ка, турни си ка, турни си капче над око,
пули ми чу, пули ми чу, пули ми чупе под око.

## АЈ ОЈМЕ, МОМЕ, НА НАШЕ ЛОЗЈЕ

Аі ојме, моме, на наше лозје,
да собериме кошница грозје,
ти касни грозје, јас касни грозје,
еј гиди, грозје, момини очи;
ај ојме, моме, на наша лапка,
да собериме кошница лапки,
ти касни лапки, јас касни лапки,
еј гиди, лапко, момино лице;
ај ојме, моме, наша градина,
да собериме трандафил цветије,
ти срви цветије, јас срви цветије,
еј гиди, моме, росен трандафил.

## ОЈ МОРИ, ЛАПКО, НА БРЕГО

Ој мори, лапко, мој, на брего,
лапките ти се, мој, црвени,
лапките ти се, мој, црвени,
листјата ти се, мој, зелени,
свекој помина, мој, све скина,
лудо помина, мој, не скина,
лудо помина, мој, не скина,
туку под сенка, мој, почина,
си го загина, мој, саето,
со девет златни, мој, синџири,
не ми јат за, мој, саето,
туку ми јат за, мој, синџиро,
кој ке помини, мој, и најди,
ој, леле, леле, мој, либеле,
мома помина, мој, и најде,
к'смето, либе, мој, си најде.





## ТИ МОМЕ, МОЈ, ТИ МОМЕ

Ти моме, мој, ти моме,
ти лудо ли си, еј моме,
ти љубиш, мој, ти љубиш,
моето братче, еј моме,
моето, мој, моето братче
Иванче, еј моме;
ти не знаеш, мој, ти не знаеш
шчо одговараш, еј лудо,
ти љубиш, мор, ти субиш
мојата сестра, еј лудо,
мојата, мор, мојата сестра
Драганка, еј лудо,
ти не знаш, мој, ти не знаш
колку те сакам, еј моме,
ај да се, мој, ај да се
двата земиме, еј моме.

## ВЛЕЗЕ РЕКА ГОЛЕМА, ДИМАНО МОРИ

Влезе река голема, Димано мори,
шчо носеше реката, билбило моја,
ено дрво јалово, билбило моја,
кој седи на дрвото, Димано мори,
Димана ми седеше, билбило моја,
во Костур ми одеше, Димано мори,
бела риза везеше, билбило моја,
драм коприна не фтаса, Димано мори,
све евреe обра, билбило моја,
драм коприна не најде, Димано мори.

## ДИНЕТО ФАЛЕНОТО

Динето фаленото прави куќа без скаље,
авлиите од мермер, оф, оф чивтелија,
чапкун Динето фаленото,
вијана на диваната, сена на столицата,
кладе нога на нога, оф, оф чифтелија,
чапкун Динето фаленото,
ја зави цигарата, го засука мустако,
тури капче над око, оф, оф чифтелија,
чапкун Динето фаленото.

## МОРИ, НАКО, ЗЕЛЕНИКО

— Мори, Нако, зеленико,
везден седиш на дервено,
везден, леле, седиш на дервено,
на дервено во зелено,
да не виде, леле, кој помина,
кој помина кој замина.
— Поминае, леле, заминае,
горноселските јунаци,
горноселските, леле, јунаци,
со шарените тујфаци,
со шарените, леле, тујфаци,
со накривени калпаци.





## СЕ РЕШИЕ, МИЛА МАМО, ДВЕТЕ БРАТУЧЕНДИ

Се решие, мила мамо, двете братученди,
за да ме оделе од првата севда,
ме кладое, мила мамо, книга да му пиша,
книга да му пиша, книга оставена,
во петоко, во петоко, мила мамо,
во петоко ја писа, самботата ја пушчи,
неделата, неделата, мила мамо,
на пато ја сретна мојата прва севда,
јас му, мамо, јас му, мамо, прогозори,
јас му проговори, таа ми се усме.

## НОСИ И, МОР ДАНКЕ

— Носи и, мор Данке, друмбулачке,
двете бележици, Данке мори,
со севда купени, од скришум дадени.
— Носи и, бре Ристе, д'лгите чорапи
со севда платени, аку и износиш,
други ќе соплета.
— Носи ја, мор Данке, ризата в'лнена
со севда купена, од скришум дадена.

## МИНА, ПОМИНА НА ВР ПЛАНИНА

Мина, помина на вр планина,
најду девојка кона сопина,
кона сопина со црна коприна,
црна коприна, бели мониста:
„Ој, мор девојко, жити браќата
и мојата кона да ми ја сопниш,
да ми ја сопниш да не побегни".





## РАСТИ, ТРАНДАФИЉО

Расти, трандафиљо, расти да порастиш,
расти да порастиш пенџеро да фтасаш,
пенџеро да фтасаш, во натре да влезиш,
во натре да влезиш, таван да рашириш,
та да ми расцутиш сино и зелено,
сино и зелено, бело и црвено,
мирис да растуриш, лудо да разбудиш.

## ДАНО, ДАНО, КУСУР ДАНО

Дано, Дано, кусур Дано,
кусур госпо да те стори,
ој, леле, леле, шарено пиле,
кусур госпо да те стори,
Митровица Чеганката
става рано на утрина,
ој, леле, леле, шарено пиле,
по влашка месечина,
да изгреби руса коса,
руса коса кај телови,
ој, леле, леле, шарено пиле,
кај телови од тамбура
шчо ја дрaмбе јунаците,
ој, леле, леле, шарено пиле,
и женати, и не женати.

## МАРА БОЛНА ЛЕЖИ

Мара болна лежи, оф, амана, Мара болна лежи,
Мара болна лежи на меки душеци,
на меки душеци, на бели перници.
— Мамо, јас ќе умра, оф, амана, мамо јас ќе умра,
мамо, јас ќе умрам млада и зелена,
млада и зелена, либе ќе повена;
мамо, кога умра, оф, амана, мамо, кога умра,
мамо, да поканиш, оф, амана, мојте верни другки,
другки да ме слече, деци да ме крене,
деци да ми дарвиш зелени чорапи,
чупи да ми дарвиш црвени прегачи.

## АЈ СТАНИ, МИЛКЕ, СТАНИ МАМИНО

Ај крај Вардара, крај Вардара,
ситна трева расти, ситна трева ра,
ај на тревата, на тревата
ж'лта пеперуга, ж'лта пеперу,
ај на крилцата, на крилцата
жално писмо пиши, жално писмо пи,
ај дека Милка, дека Милка
млада ќе загини, млада ќе заги,
ај во недела, во недела,
Милка се разболе, Милка се разбо,
ај стани, Милке, стани Милке,
стани маминото, стани мамино,
ај ќе те носа, ќе те носа,
Милке, на орото, Милке, на оро,
ај на орото, на орото, Милке,
при чупите, Милке, твојте другки.

## ОД МИЛОС, ЧУПЕ, ОД РАДОС

Ношја ода, ношја греда
по момини тешки порти,
од милос, чупе, од радос,
на твоите порти осуна,
црната земја пославје,
бели камења парница,
се стокми, чупе, се стокми,
се стокми натре да влеза
татко ти да го умора,
мајка ти да ја закола,
заш не те дават на мене
и аку сум сиромашко,
па гре ме фати за тебе
да не уплачиш очите,
да не повениш лицето,
да не поцрниш снагата.





ПОД ЈАВОР СУМ СЕДЕЛО,
ЛЕПИ ЧУПИ СУМ ГЛЕДАЛО
РОЈНО ВИНО СУМ ПИЕЛО,
РОЈНО ВИНО, БАШ РАКИЈА



## ОЈ, ЈАВОРЕ, ТИ ЈАВОРЕ

Ој, јаворе, ти јаворе,
ти си дрво највисоко,
ти си дрво највисоко,
највисоко, најшироко,
цело село поплатено,
цело поле раширено.
Под јавор сум седело,
лепи чупи сум гледало,
ројно вино сум пиело,
ројно вино, баш ракија.

## ЕНО ЛУДО МЛАДО НА АНО СЕДЕШЕ

Ено лудо младо на ано седеше,
на ано седеше мангало валеше,
мангало валеше, на страна пулеше.
— Дино Костадино, не шири фустано,
не шири фустано, не врти дуќано,
не врти дуќано, не ми мами сино.
— Нино, мила нино, јас не ти го мама,
туку ти го мами мојто бело лице,
мојто бело лице — костурско симиче,
туку ти го маме мојте црни очи,
мојте црни очи — филџан за ракија,
мојте црни вежи — морски пијавици.

## ТУРИ, МАЈКО, ТУРИ БИСТРА РАКИЈА

Тури, мајко, тури бистра ракија,
тури да се напија, мајко, срце да излеча,
за ено девојче, мајко, чупе костурчанче,
това има очи, мајко, очи соколови,
очи соколови, мајко, шчо далеку пуле.
това има вежи, вежи кај гајтани,
вежи кај гајтани, мајко, со жижи везани,
това има коси, коси кај коприна,
коси кај коприна, мајко, дур до половина,
това има снага, снага кај сељвија,
снага кај сељвија, мајко, права самовила.

## ВИНО МИ СЕ ПИЕ

Вино ми се пие,
а вино е скапо,
за ракија пари немам,
а вода не сакам.
— Истерај го, Недо,
лудото од дома.
— Не го терам, мила мамо,
оти ми е мило.
Во мејана било,
ројно вино пило,
се опијанило, мамо,
пато го згрешило.
— Истерај го, Недо,
вечера немаме.
— За лудо вечера, мамо,
азар е правена,
мојте црни очи —
две буклии вино,
мојто белю лице, мамо —
две бели погачи,
мојте бели гради —
две бели кокошки,
ќе си го вечерам, мамо,
и ќе го проводам.





## ТРНУШКО, МОРИ ТРНУШКО

Трнушко, мори трнушко,
трни се, лудо, од мене,
трни се, лудо, од мене,
мама не ме дава на тебе,
нана-нана-нана-нана-на,
на тебе пијаница.
Капидан, моме капидан,
сванош сум капнал по тебе,
под твојте ниски пенџери,
за твојте очи шарени,
нана-нана-нана-нана-на,
за твојте вежи мешени.
Врбушко, мори врбушко,
не врви, лудо, крај мене,
не врви, лудо, крај мене,
мама не ме мажи за тебе,
нана-нана-нана-нана-на,
за тебе пијаница.
Ни ова лето, ни другото,
подругото госпо го знае,
живиме ил умираме,
ел друг виљает одиме,
нана-нана-нана-нана-на,
ел друг виљает одиме.

## СТОЈНО ЛЕ, МОРИ, МОЈ СТОКОЛЕ

— Стојно ле, Стојно ле, мори мој стоколе,
ти виното не го пиеш, виновина ми мерисиш.
— Не, лудо, жими мој братето,
сношчи урва во кералот, помина покрај бочката,
ми се фатие полите, ми се истури виното,
затова, лудо ле, мој младоле, виновина ти мериша.





## ЛУДО МИ ТЕРА ТРИ КОНИ

Лудо ми тера три кони,
свите три кони ујулии.
Право на ано тргаше
и од далеку викаше:
— Анциче, жити верата,
отвори порти да влеза,
отвори порти да влеза,
задржи кони да слеза,
клади ми столо да сена,
тури ми чаша ракија,
да пија да се опија,
на скуто да си преспија.

## ТРЕСНАЛА, МАЈКА ПУКНАЛА

Треснала, мајка пукнала, аман ама,
зашчо ме роди калеша,
не мож' да ода за чаршија, аман ама,
од тија пусти беќари,
на мермер плоча седее,
љута ракија пиеје,
од мене мезе сакае,
од моите очи шарени,
од мојто лице симиче.





## МОРЕ, ЛУДО МЛАДО, ЛЕПО ДЕТЕ

Море, лудо младо, море лепо дете,
шчо си теку фодул, дали не те знаме,
сношчи ни помина по нашата мала,
по нашата мала, во нашча мејана,
та си ја продаде белата промена
за љута ракија и за ројно вино.

## СВЕКОЈ МЕ ПУЛИ СЕ СМЕЕ

Свекој ме пули, мој, се смее,
свекој си мисли, мој, дерт немам, леле,
дерови имам, мој, големи, леле,
кеку со таа, мој, планина, леле,
и широката, мој, ледина,
таму ме чека, мој, лудо, леле,
да си го лафо, мој, дадиме, леле,
да си го лафо дадиме, леле,
кога ке си се, мој, земи ме, леле,
тамо помина, мој, мајка ми, леле,
мајка ми, па и татко ми, леле·
— Елај си, керко, мој, при мајка, леле,
не си го кај, мој, лудото, леле.
— Не идам, мајко, не идам, леле,
со лудо ќе си векувам.





## ПОМИНА СЕЛО ДОМБЕНИ

Помина село Домбени,
си видо чупе домбенско,
само на чезма сендеше,
от лудо фустан переше
со сто и девет клинови
и други двесте ромбови[1]).

---

[1]) Оваа народна песна е застапена и во прилогот на весникот „Новини“, Цариград, I, 5, 25. X 1890, 3, каде што се поместени песни од Костурско во кои се среќева назален изговор. Таму е забележано оти е запишана во с. Сничени.

КОЈ СЕ ЉУБИ ДА СЕ ЗЕМИ,
ОД СЕВДА ДА НЕ СЕ ДЕЛИ.

## БИЛБИЛ ПЕЕ НА ТРЕНДАФИЛ

Билбил пее на трендафил,
моме седи на пенџере.
Билбил пее и говори:
„Кој се љуби да се земи,
кој се љуби да се земи
од севда да не се дели".
Бог да бие мојта мајка,
мојта мајка, мојо татко,
што ме даде на ѕенгило,
на ѕенгило, на богато,
на ѕенгило, на богато,
мојто момче загинато,
три години армасана,
три пати невидена,
три пати невидена,
прстенвана нецеливана,
дека бара, дека шета
и за мене не му теква.
Билбил пее на трендафил:
„Кој се љуби да се земи,
кој се љуби да се земи,
од севда да не се дели".





## МОМЕ РАЗГОВОРИЕ, ЧУПЧЕ РАЗВЕСЕЛИЕ

Моме разговорие, чупе развеселие.
— Зашто не дојде сношчи да ме разговориш,
да ме разговориш и да ме расониш,
за да ме расониш и ме развеселиш.
— Лудо, море младо, киниса да греда,
на пато ја најду твојата стра мајка,
твојата стара мајка за вода одеше,
за вода одеше со стамни шарени,
му и зве стамните вода да нап'лна,
вода да нап'лна, добро да се стора,
добро да се стора, тебе да те зевам,
све добро му права, лоша му се пула.

## ШЧО МИ Е МИЛО ЕМ ДРАГО

Шчо ми е мило, мој, ем драго, леле де,
младо сејменче, мој, д астана, леле,
да шета горе, мој, и долу,
по Малимади, мој, планина,
по Малимади, мој, планина, леле де,
со малихерка, мој, на рамо, леле,
по свите села, мој, да ода,
млади невести, мој, да гледам,
в'мбелоки овни, мој, да печа, леле де,
врбцки бурези, мој, да јада, леле,
бели погачи, мој, брезницки,
смрдецки моми, мој, да љуба,
Косинец нога, мој, да клада, леле де,
Четирок да го, мој, запала, леле,
Д'мбени конак, мој, да клада
и таму да се, мој, ожена.





## СНОШЧИ МИНА, МОМЕ, ПО СОКАКО

Сношчи мина, моме, по сокако,
ти стоеше на пенџеро,
ка ме виде, моме, ти на мене,
сурва доло на портата,
ми зарони, моме, дребни солзи,
ми нареси црни очи,
јас те знае, моме, моја врна,
ти си била лицумерна,
ми повена, моме, бело лице,
ми наведи т'нка снага,
твојот татко, моме, твојта мајка,
те дадое на друго либе.

## КАРАНФИЛО, МАЛКА МОМЕ

— Каранфило, малка моме,
сал се вршиш, не се мажиш.
— А бре другшки, невернушки,
кашчо мајка не ме верва,
па и вие не верватe,
па и вие не верватe,
шчо ме либе изневери.
Јас ке ода калугерка
на сливенскиот манастир,
ќе расплета руса коса,
ќе забрада бело лице,
ќе облеча црна раса
да си либе заборава.

## ЕНО МОМЕ ВИДУ, МАМО

Ено моме виду, мамо, ено моме виду,
лепо променето, мамо, лепо променето,
ситно ишчешлано, мамо, ситно ишчешлано.
угаре варзано, мамо, угаре варзано,
за вода одеше, мамо, за вода одеше,
со стамни шарени, мамо, со стамни шарени.
— Шо рано за вода, моме, шо рано за вода,
лепо запретано, моме, лепо запретано.
— Погача ќе меса, лудо, погача ќе меса,
чорапи ќе дада, лудо, чорапи ќе дада,
стројници ќе дојде, лудо, стројници ќе дојде,
прстен ќе размена, лудо, прстен ќе размена,
та ќе и покана, лудо, та ќе и покана,
свите лепи чупи, лудо, и лепите деци.
— И јаска ќе дојда, моме, и јаска ќе дојда,
белки ќе ја вида, моме, мојта прва севда,
не ја им видено, моме, не ја им видено,
време три години, моме, и девет месеци,
дали го овена, моме, дали го овена
нејно бело лице, моме, нејно бело лице,
дали и уплака, моме, дали и уплака
нејни црни очи, моме, нејни црни очи.

## ЕНГЕЛИНО МОМЕ, ШЧО СИ НАЛУТЕНА

— Енгелино, моме, шчо си налутена,
дал глава те боли или половина?
— Ни глава ме боли, нити половина,
туку сум налутена на мојата мајка,
на мојата мајка и на мојо татко,
зашчо не ми го даде това шчо го саке,
това шчо го саке и шчо ме сакаше.





## АЈ КА НЕ ВЕЛИ ГОСПО

Ај ка не вели госпо, мори мале, ка не вели госпо,
ај ка не вели госпо, мори мале, роса да зароси,
роса да зароси,
ај роса да зароси, мори мале, роса да зароси,
ај роса да зароси, мори мале, бурите да стече,
бурите да стече,
ај бурите да стече, мори мале, бурите да стече,
ај бурите да стече, мори мале, мајка да ја крене,
мајка да ја крене,
ај мајка да ја крене, мори мале, мајка да ја крене,
ај мајка да ја крене, мори мале, заш не ми го даде
това шо го саке,
ај това шо го саке, мори мале, това шо го саке,
ај това шо го саке, мори мале, и то шо ме сакаше,
севда шо имаме.

## АЈ КАНО ВЕЛИ ГОСПО, МОРЕ МАЛЕ

Ај кано вели госпо, море мале,
роса да зароси, бурите да стече,
мајка да ја крене заш не ми го даде
това шчо го саке и шчо ме сакаше
и шчо ме сакаше, севда шчо имаше,
и това за мене, и јаска за него.

## ЛЕНО, МОРИ, ЛЕНО, БАРАНА, ШЕТАНА

— Лено, мори, Лено, мој, лице потресено,
Лено, мори, Лено, мој, барана, шетана,
барана, шетана, Лено, мори, во Корча одена,
во Корча одена, Лено, мори, на Митрополија,
кажи, Лено, Лено, мој, лепо чупче,
кого ќе го земаш?
— Другки, верни другки, мој,
право ќе, право ќе ви кажа,
Циљо ќе го мама, мој,
Тољо ќе, Тољо ќе го земам.

## ФАНКА УРВА

Фанка урва, Фанка урва во полето,
во полето, ои леле, добролицко,
да собери, да собери црно грозје
и црвена, ои леле, лицичина.
Ми ја фати, ми ја фати падарчето,
падарчето, ои леле, добролицко.
— Таксај, Фанке, таксај, Фанке, шчо ќе таксаш.
— Таксани се, ои леле, обетките.
— Не ти сакам, не ти сакам обетките,
обетките, ои леле, флоринени,
тук ти сакам, тук ти сакам бело лице,
бело лице, ои леле, црни очи.
— Таксај, Фанке, таксај, Фанке, шчо ќе таксаш.
— Таксана е, ои леле, пендолира.
— Не ти сакам, не ти сакам пендолира,
тук ти сакам, тук ти сакам бело грло.

## С'ЛНЦЕТО ОДИ НА ЗАЈДЕЈ

С'лцето, с'лцето оди на зајдеј,
чупето, чупето трча по него:
„Постој по, постој, почекај, с'лнце ле,
Нешчо ќе, нешчо ќе ми те опитам,
дал има, дал има гора гороцвет
да ода, да ода да си собера,
да си на, да си накишча три туфи,
от имам, от имам брата да си жена
и сестра, и сестра да си омажа".

## О МОР, МЕСЕЧИНО, НОВИНО

О мор, месечино, леле новино,
ти вечер лепо да грееш,
ти вечер лепо да грееш,
вечер ќе бара сватови,
о, вечер ќе бара, леле, сватови,
свите со брзи коњови,
утре ќе ода по Виша
во твоја града Солуна;
о, кога одеме, леле, по Виша,
вишни череши цутее,
вишни череши цутее,
Солунско Поле белее,
о, кога гредеме, леле,
кога гредеме со Виша,
вишни черешни јадеме.
сватови песни пееја,
играе, се веселеје.

## МОРИ ОДАО ШАРЕНА

Мори, одао шарена,
со три бандили правена,
со бела зема мазана,
со сина боја шарена,
камо ти млада невеста,
да руша бруса во неа,
да дига димја, праови.
Мори чупи све одбрани,
кај randomената и другата,
раширете го орото,
да ви виме фустаните,
чи е фустан дамкалија,
да се стора севдалија,
да се стора севдалија
од фустано на чупчето.

## КОЈ ТИ КУПИ ШИРОК ФУСТАН

— Кој ти купи широк фустан, кулумбрици, кулумбри
и челите од видело, кулумбрице, кулумбри?
— Ми ги купи јунак Јанко, кулумбрици, кулумбрици.
јунак Јанко, прва севда, кулумбрице, кулумбри.
Девојка се мажи, мори, босилок остава,
босилок остава, мори, и црвен трандафиљ:
— Друшки верни, друшки мори, да ми повадите
ран бел босиљок, мори, и црвен трандафиљ.





## МОРИ, НЕВЕСТО, ЧИЈА СИ

Мори, невесто, чија си,
црвен трандафил, тазе си, е,е,е,
кај да дојда да те скина,
нишчо лошо не ти чина, а,а,а,
ќе те носа во сиљафо,
на вечера во одајчето.

## ДОБРИНО, МОМЕ, ДОБРИНО

Добрино, моме, добриню,
добри ти гости дојдое,
добри ти гости дојдое,
со добро да ги пречекаш,
со добро ќе те зафате,
Јанина ќе те занесат,
Јанина, тесни сокаци,
Јанина, тесни сокаци,
на високите чардаци,
пенцерите огледало,
огледало без пуљало.

## ДИНА И МАЛИНА ЕНО МОМЧЕ САКЕ

Ди, мој, Дина и Малина,
е, мој, ено момче саке,
е, мој, ено момче саке,
е, мој, ена севда име.
Ди, мој, Динината мајка
на, мој, на Дина му вели:
— Зе, мој, зева го, мор Дино,
де, мој, детето е добро.
— Не, мој, не го сакам, мајко,
е, мој, ести терекија,
е, мој, ести терекија,
мно, мој, многу тутун пие.
— Зе, мој, зема го, мор Дино,
де, мој, детето е добро,
сви, мој, свите лепи деци,
сви, мој, свите терекии,
сви, мој, свите терекии,
сви, мој, свите тутун пие.

## НЕЛИ СТОРИВМЕ ВЕРА И КЛЕТВА

Нели сториме, Севдо мори, вера и клетва,
ни да се мажиш, Севдо мори, ни да се жена,
леле лепа, мори, ни да се жена,
ти да ме чекаш, Севдо мори, до три години
ти не ме чека, Севдо мори, ни три месеци,[1])
леле лепа, мори, ни три месеци,
до Солун ојду, Севдо мори, абер ми дојде,
шчо се армаса, Севдо мори, за мојто кумче,
леле лепа, мори, за мојто кумче,
ме поканае, Севдо мори, кум да ве венча,
со кои раци, Севдо мори, венци да држа,
леле лепа, мори, венци да држа,
со кои нози простум да седа,
со уста реку, Севдо мори, да се кердосаш,
со срце вела, Севдо мори, па моја да си,
леле лепа, мори, па моја да си.

## ИЗЛЕГУ ДА СЕ, МАМО, РАШЕТАМ

Излегу да се, мамо, рашетам
по д'мбенските, мамо, ливади,
крај косинските, мамо, извори.
Таму си најду, мамо, либето,
со друго либе, мамо, зборваше,
мојте зборови, мамо, кажваше,
на мојот парстен, мамо, гледаше,
и мене тешко, мамо, ми дојде
и јас го љуто, мамо, заклна:
— Девет години, либе, да лежиш,
девет постели, либе, да скиниш,
девет перници, либе, да фрлиш,
на девет-десет, либе, да станиш,
на глувче конче, либе, да вјаниш,
на сламка да се, либе, потпираш.

---

[1]) Кај некои песни се срекава и три недели.





## КА МИ БИ

Ка ми би, трнана,
ка ми биле три дечина овчарчина, трнана, трнана,
три дечи, трнана, три дечина овчарчина,
најмало, трнана, најмалото му текнало,
му текнало да се жени, трнана, трнана,
да ја зе, трнана, да ја земе таа Динка,
таа Динка Костадинка, трнана, трнана.
Стана све, трнана, стана свекор да се кара:
„Бегај Дико стогодинко, трнана, трнене".
„Ај све, трнана, ај свекре сиво прасе,
ја сум Динка стогодинка,
твојто синче сто и ена, трнана, трнене."

## АЈДЕ КА МИ БИЛЕ ТРИ ДЕЧИНА

Ајде ка ми биле три дечина,
три дечина овчарчина, трнанана, трненене,
јаде најмалото му текнало,
му текнало да се жени, трнанана, трненене,
ајде да ја земи таја Динка,
таја Динка стогодинка, трнанана, трненене,
ајде стана свекор да ја кара.
— Ој, свекоре, сиво прасе, трнанана, трненене,
ајде ја сам Динка стогодинка,
твојто синче сто и ена, трнанана, трненене.





## СЕ ОЖЕНА СЕ ПОЧРНА

Се ожена се почрна,
зве невеста чрно аро,о,о,о,
арото да ја обери,
панкула да ја собери,
енаш на гости не ојду,
со мојте верни другари,о,о,о,
младоста ми ја почрна,
срцето ми го изгоре.

## ПЕСНА ЗА СЕЛОТО В'МБЕЛ

Киниса да ода, о, В'мбел на гости.
Ојду дур де ојду до белата чешма,
сена да почина, вода да се напија,
аберо ми дојде: „Врни се, невесто,
врни се, невесто, момчето ти дојде,
дома не те најде,
тук ми те најде у мајка на гости".
— Леле јаска жална, плесна бели раци, п'лни
бележици,
кој ке му ја дади белата промена, со совда шиена?
Нека му ја дади зоња Коловица и мотра Кираца.





## НЕ СЕЈ, ЛУДО

Не сеј, лудо, нажалено,
на ќошето навалено,
на ќошето навалено,
на чупите насрдено.
Жени се, лудо, жени се,
дур де си мало малечко,
дур де си мало малечко,
дур де те саке чупите.
Ќе литна, мајко, ќе литна,
ќе литна со бичбилите,
ќе литна со бичбилите,
ќе ода чужа чужина,
ќе ода чужа чужина,
дека работе дециte,
дека работе децитe,
женати и нежeнати.

## АЈ ТОЧИ ВИНО ДА ПИЈАМ

— Ај точи ви, ај точи вино да пијам,
мори кале, мори калеш невесто.
— Ај точи ви, ај точи вино да пиеш,
море чужо, море чужо чужинарче,
еј море чу, еј море жучо гостинче,
еј море лудо та младо,
да те опи, да те опитам два збора:
да не ми ви, да не ми виде момчето,
имам три, три години што го чекам
од чужина, од чужина да ми дојде.
— Еј мор мале, мор малечка невесто,
дал да го, дал да го видиш познаваш?
— Еј море лу, еј море лудо и младо,
десна му но, десна му нога шест прсти.
— Еј мори ма, еј мори мала невеста,
извади чи, извади чизма од нога,
белки пове, белки поверваш што сум јас.

## СНОШЧИ МИ ДОЈДОЕ, МАМО, ТРИ МИНА МАЈСТОРИ

Сношчи ми дојдое, мамо, сношчи ми дојдое,
три мина мајстори,
три мина мајстори, мамо, три мина мајстори,
во горната мала,
оди да опиташ, мамо, оди да опиташ,
шчо абер ни носе,
шчо абер ни носе, мамо, шчо абер ни носе,
за моето момче,
за твоето дете,
аку ести женет, мамо, аку ести женет,
бргу да си дојдиш,
аку не е женет, мамо, аку не е женет,
посеј, поприкажвај·





## СОЛУНСКО ПОЛЕ ПАЛНО ГАЛАМБИ

— Солунско Поле сиви галамби, мила мајко ле, севда голема.
— Не се галамби, тук се мајстори, мила керко ле,
тук се мајстори све чужинари, мила керко ле.
— Белки ќе ести и мојто момче, мила мајко ле, севда голема.
— Стани да месиш бела погача, мила керко ле,
бела погача да го пречекаш, мила керко ле.

## МЛАДА НЕВЕСТА ПОД ВРБА СЕДИ

Млада невеста под врба седи,
плачи и жали за прво либе
и на врбата жално говори:
„Врбо ле, врбо, густа, зелена,
шчо си наведи клони надолу,
навела си и кај мојта глава,
дали си жалиш за твојте листија,
кај јас шчо жалам за прво либе,
пролет ќе дојди пак ќе развиеш,
а мојто либе наза не греди".

## ШТО СИ, ЛИБЕ, НАЉУТЕНО

Што си, либе, нађутено,
нађутено, нажалено, нажалено,
дали мајка ти е болна
или татко те искара, те искара?
— Ниту мајка ми е болна,
ниту татко ме искара, ме искара,
туку мојто прво либе
на чужина ми отиде, ми отиде,
на чужина ми отиде
има сега три години, три години,
ниту писмо ми написа,
ниту абер ми испрати, ми испрати,
дали мене ме остави
или друго си заљуби, си заљуби,
затова сум нађутено,
нађутено, нажалено, нажалено.

## НЕВЕСТА ЖИТО ТРЕБЕШЕ

Невеста жито требеше,
девет галамби ранеше,
девет галамби ранеше,
и верно му се молеше:
„Галамби братја да ми сте,
вија високо литате,
вија високо литате,
вија далеку пулите,
да не видовте момчето,
момчето ми е на аскер?"
„Ој, мор калеша невесто,
момчето ти го видоме,
царови дворја шеташе,
коната си ја ружаше,
коната си ја ружаше,
мисла за дома имаше."

## ДЕВОЈКА НА БОГ СЕ ПОМОЛИЛА

Девојка на бог се помолила,
девојче, девојче мое, мое,
дај ми боже шчо срце ми сака,
девојче, девојче костурчанче,
срце сака крилја галамбови,
девојче, девојче костурчанче,
крилја галамбови, очи соколови,
девојче, девојче костурчанче,
за да литнам горе на небото,
девојче, девојче костурчанче,
да си вида мојто верно либе,
девојче, девојче костурчанче,
мојто либе на аскер отиде,
девојче, девојче костурчанче,
три годити не го им видено,
девојче, девојче мое, мое.

## НА ДУНАТА СЕДА

На дуната седа и мајка ја кална
шчо ми даде момче, момче арамиче,
момче арамиче, па и кесациче,
вазден дена бара на вечера греди,
на вечера греди со сабја крвава,
на сабјата носи глава од човека,
таја ми се пули кај братова глава,
кај братова глава со русото перче.





ОВЧАР ОВЦИ ПАСИ

Овчар овци паси, овчар овци паси,
овчар овци паси, леле, овците и к'лни:
„Овци пусти, овци, в'ко да ве јади,
на вечер по двесте, на утро по триста,
та да си го фрлъа, леле, вурцикот од рамо,
вурцикот од рамо, крлъуко од раци,
та да си се врна, леле, та да си се врна
долу во селото при мојата севда".





## КО Е ТАА ШТО СЕ ЉУЉИ

— Ко е таа што се љуљи, Ѓурѓе ле, јо?
— Таа ести на лудото ена мома, Ѓурѓе ле, јо.
— Чувајте ја да не пани, Ѓурѓе ле, јо,
да не пани да се удри, Ѓурѓе ле, јо,
ја де греди лудо младо, Ѓурѓе ле, јо,
со ена риза шикерчина, Ѓурѓе ле, јо,
оти јаише диви штеви, Ѓурѓе ле, јо,
диви штеви и коприви, Ѓурѓе ле, јо,
чувајте а да не пани, Ѓурѓе ле, јо,
да не пани да се удри, Ѓурѓе ле, јо,
ќе се љуље двата заено, Ѓурѓе ле, јо.
— Аку пане, па ќе стане, Ѓурѓе ле, јо,
оти место е калдрмено, Ѓурѓе ле, јо,
аку пане, па ќе стане, Ѓурѓе ле јо.

## ЃУРЃИНО, ЛЕТО ПРОЛЕТНО

Ѓурѓино, лето пролетно, леле,
Ѓурѓино, цвеќе најрано,
Ѓурѓино, цвеќе најрано, леле,
Ѓурѓа си цвеќе береше,
Ѓурѓа си цвеќе береше, леле,
киски ми цвеќе кишчеше,
киски ми цвеќе кишчеше, леле,
мајка му цвеќе фрлаше
на ено лудо и младо, леле,
на ено тоски на мајка.
— Мајко ле, мила мајко ле,
не фрлај цвеќе по мене,
не фрлај цвеќе по мене, леле,
на Ѓурѓа сакам, ни цвеќе,
ни Ѓурѓа сакам, ни цвеќе, леле,
тук си ја сакам Тодорка,
тук си ја сакам Тодорка, леле,
Тодорка ми је пролетна,
Тодорка ми је пролетна, леле,
Тодорка влече ергени,
Тодорка влече ергени, леле,
ергени млади момчиња.





ДВА ОРЛИ СЕ БИЕ

Два орли се биге, мои,
горе на небото, мои, горе, и,
не ми биле орли, мои,
тук ми биле братја, мои, тук ми, и,
Ењо е Велинден, мои,
другиот е Гергиден, мои, другио, и,
Велинден му вели, мои:
„Јас полепо носа, мои, јас по, и,
јас полепо носа, мои,
луди поправени, мои, луди, и,
луди поправени, мои,
и млади невести, мои, и млади, и".
Гергиден му вели, мои:
„Јас полепо носа, мои, јас по, и,
зелени ливади, мои,
нивја искласени, мои, и руди јагницча".

АЈ МИ СО ЗДРАВЈЕ, ВЕЛИГДЕН, ВЕЛИГДЕН

Ај ми со здравје, Велинден, Велинден,
и до година па да дојдиш, да дојдиш,
до година да најдиш, да најдиш,
девојките невести, невести,
невестите со дечки, со дечки,
стари баби дедови, дедови,
по плочка над плочка, над плочка.





## ПРОШЕТАЛА Е БОГОРОДИЦА
## ПО ЛЕПИ НИВЈА, ПО ЛЕПИ ЛОЗЈА

## ВО СЕЛО ОРО ГОЛЕМО

Во село оро големо,
во оро селските чупи,
на свите слце грееше,
на ено сенка држеше.
Ми летна змеју од горје,
ми крена чупе од оро.
Мајка му трча по него:
„Пушчи ми, змеју, чупчето,
пушчи ми, змеју, чупчето
оти е тоски на мајка, и".
Чупчето вели говори:
„Носи ме, змеју, носи ме,
дур дете носе крилјата,
дур де ти пуле очите, и,
кога ми беше скапија,
мајка ми брашно даваше,
мајка ми брашно даваше,
со пепел го домерваше, и,
татко ми жито даваше,
со песок го домерваше,
со песок го домерваше,
пари со фајде даваше, и".

ЕРМЕНИЈА, МОЈАТА МАЈКА МАШЧЕЈА

Ерменија, мојта мајка машчеја,
деј, лудо ле, еј младо ле,
нигу празник, ниту делник не знае,
тук ме пушва во недела да жнија,
во недела да жнија бела пшеница
и ми клава празна торба без лебец,
не ме пита сита сум или гладна сум,
тук ме пита кеку снопја си пожна,
јас му веља: „Без два снопја три снопја,
деј, лудо ле, еј, младо ле“.

## СТОЈНА ВЛАИНА

Бог да убие твојата мајка,
леле мори, Стојно Влаино,
твојата мајка, мајка машчеа,
леле мори бела Гркино,
шчо те пушчола уров да бериш,
леле мори, Стојно Влаино,
уров да бериш, памбук да прашиш,
леле мори, бела Гркино,
памбук да прашиш меѓу два друма,
леле мори, Стојно Влаино,
де поминае катана Јупци,
леле мори, бела Гркино,
ти посакае стамне со вода,
леле мори, Стојно Влаино,
ти му подаде стамне со вода,
леле мори, бела Гркино,
не ти фатие стамне со вода,
леле мори, Стојно Влаино,
тук ти фатие белото раче,
леле мори, бела Гркино,
те префрлие на бела кона,
леле мори, Стојно Влаино,
ми ти дадое стапо во раци,
леле мори, бела Гркино,
од село село во твојто село,
леле мори, Стојно Влаино,
од куќа куќа во твојта куќа,
леле мори, бела Гркино,
куче те позна, мајка не позна,
леле мори, бела Гркино.

БОГ ДА БИЕ ТАЈА НИВА

Бог да бие таја нива
што е теку на далеку,
ношја ода, ношја греда,
на брзина, на вјасина,
заборави машко дете
во нивата под орејо,
ореј има лоша сенка,
лоша сенка самовилска.
Што да права јаска ж'лна,
мрак ме фати крај селото,
овца блена за јагнето,
мене ми текна за детето,
та се врна во нивата,
таму најде самовила
да го држи мојто дете,
да го дои, да му пее.
— Мори сестро самовило,
остави ми машко дете.
Ми го грабна и побегна,
го занесе во планина,
тој ми стана голем јунак,
планината се тресеше,
планината се тресеше,
никој таму не одеше.

## ПРОШЕТАЛА Е БОГОРОДИЦА

Прошетала е Богородица
по лепи нивја, по лепи лозја.
Свите ми нивје простум станае,
простум станае, се поклонае,
проклети уров ни простум стана,
ни простум стана, ни се поклона.
Ми го заклна Богородица:
„Ај уров, уров, проклети уров,
род да ми родиш, род да ми родиш,
а во литурја да не ми влезиш
ајвани правда да ми те јаде".
Прошетала е Богородица
по лепи нивја, по лепи лозја.

## СКАРАЛЕ СЕ ДВЕ МЛАДИ ЕТРВИ

Ај скара ле се, мој, скара ле се
две млади етрви, е две млади етрви,
за ленено платно и љута ракија,
ај та си нарекое, мила мамо,
многу лоши клетви, е многу лоши клетви.
— Ај ти да родиш, мила мори зоње,
девет лепи чупи, е девет лепи чупи,
ај та да и омажиш, мила зоње,
на богато место, е на богато место,
ај та да ти се врне, мила зоње,
свите евдовици, е свите евдовици.
— Ај ти да родиш, мила мори зоње,
ено машко дете, ено машко дете,
ај та да ти извади, мила зоње,
девет љути рани, е девет љути рани.
Ај како си рекое, мила мамо,
така му се стори, е така му се стори.

## ПЕТЛИТЕ ПЕЕ, ЛЕЛЕ, ПЕТЛИТЕ ПЕЕ

Петлите пее, леле, петлите пее,
петлите пее на осунватие,
Рада галена ешче ми спие,
Рада галена ешче ми спие
на висок чардак, под шарен јорган.
Радина мајка на порти седи,
на порти седи бел чорап плети,
Радини другшки за вода оде,
па ја опитве дека е Рада.
Кога ми ојде, леле, кога ми ојде
Радина мајка на висок чардак,
на висок чардак да ја разбуди,
на мила Рада, леле, и го пресекле
малото прсте со чисти прстен.

## ТИ ФРЛИЕ, ЈАНО, ЕФТЕРИЈА

Ти фрлие, Јано, ефтирија,
де мор, Јано, де, јо, калешо јо,
ефтирија, Јано, на правина,
де мор, Јано, де, јо, мор Јано, јо.
си украшала, Јано, девет овни,
си украшала, Јано, девет овни,
девет овни, Јано, сараѓулски,
три јарчиња, Јано, со ѕвончиња,
те изваşле, Јано, на стред село,
на стред село, Јано, да те с'нде.

## ЗАБЛЕАЛА МИ ОВЦА РОГУША

Заблеала ми е овца рогуша,
девет, мори, години јалова бара,
на десетата госпо, мори, му даде,
госпо му даде јагне рудаче,
в'лна ми била како коприна,
рогови биле златни,
копита биле златни желтици.

## НЕВЕН ВИКА ВО ГРАДИНА

Невен вика во градина:
„Елај, Недо, собери ме,
киска цвеке накишчи ме,
да ме даваш на ергени,
по ергени, по девојки,
девојките лепо носе,
када легне на вечера
и ме клаве во одајче,
и ме клаве во одајче,
во одајче на равчето
да сонуват, да милуват,
да милуват".





## ДАМБЕНСКА СВАДБА
## — ФРАГМЕНТИ —

Една од највозбудливите, најрадосните, најсреќните фамилијарни веселби во Дамбени,[1]) како и секаде,[2]) е свадбата. Таа опфаќа подолг период: од давањето нишан, „армасувањето“, непосредните подготовки и свечениот чин до првичињата. Секој нејзин дел (пред, на и по свадбата) е проследен со бројни обреди и обичаи.

Овде ние не даваме целосен преглед, студија на дамбенската свадба, туку презентираме само фрагменти од неа што досега групата „Костурчанки“ ги има изведувано на сцена при нејзиното настапување по разни поводи.

---

[1]) Дамбени се наоѓа на 15 км. северозападно од градот Костур, во подножјето на планината Малимади. Тоа е стара македонска населба. Неговите жители се слободољубиви луѓе. Сите се гордеат со историското минато на своето село со светлите ликови од борбата против ропството и за слободата на Македонија, меѓу кои спаѓаат: Ноьо Бриченко Лазо Бриченко, Лазар Поптрајков, Лазо Москов, Лазо Трповски, Ташко Караџа и уште многу други. Во Илинденскоот востание е изгорено, па обновено и во 1913 год. е со 1. 207 жители. Активно и масовон дамбенци учествуваа во НОБ и во Граѓанската војна на Грција, поради што грчките монархофашисти на 21. VI 1948 година до темел го уништија Дамбени, така што населението принудно се распрсна насекаде во светот, но постојано живее со проблемите на родниот крај.

[2]) За свадбените обичаи во с. Шештево, Костурско, пишува Насте Макревски (в. зборник *„Фолклорот и етнологијата на Битола* и *Битолско“*, Битола, 1981, 459-469.), за Мала Преспа Петар Колевски (цит. зборник, 387-405.), а свадбата во Јановенските села е опишана во книгата *„Фолклорот на Јановенските Села во Костурско“* од Михалис Раптис (Скопје, 1977, 61-69).





Свадбата во Дамбени се вика брак. Дамбенци велат: „Ќе одиме на брак“ а не на свадба.

*
* *

Една недела пред свадбата каначки (и од кај зетот, и од кај невестата) одат кај роднините и пријателите со колачиња да ги канат за на свадба. Каначките се девојки и момчиња. Тие се празнично облечени и со пеење одат низ село. Месените колачиња се носат во бели шамии (ризи). Кумот, побратимите и сестримите се канат со поголем колак. При одењето, каначките пеат:

По ен пат бараме, лепо прикажваме,
шчо ќе му купиме на лепите чупи.
Еното велеше: „Јаска ќе му купа,
јаска ќе му купа грепче и сапунче“.
Другото велеше: „Јаска ќе му купа,
јаска ќе му купа шише со белило,
шише со белило, крпче црвенило“.

Петокот навечер се „фатва квасот“. Тој момент е проследен со доста церемонии. Чинот на „фаќањето на квасот“ го врши мало машко дете. Тоа во грне го замесува квасот. Ѓумчето од кое се тура вода во брашното за месење е закитено со китка босилок. „Фатениот квас“ е за лебот наутлија. Додека детето го фаќа квасот, се пее:

Квасот ми го фатва, та кој ми го фатва?
— Фатват, ми го фатват фари и роднини,
фари и роднини, први братучнеди,
први братучнеди од два брата деца.

„Квасот го фаќа“ машко дете за во куќата да се раѓаат машки деца.





Во саботата утрото (и кај зетот, и кај невестата) се месат повеќе фурни леб наутлија. Кога се меси лебот, кај зетот се пее:

Мори, одајо шарена,
со три бандили правена,
со три бандили правена,
со бела зема мазана,
со сина боја шарена,
камо ти млада невеста
да руса, бруса во неа,
да руса, бруса во неа,
да дига димја, праови.

Кај невестата:

Ах, ка не вели госпо, море мале,
роса да зароси, бурите да стече,
мајка да ја крене зaш не ми го даде
това што го саке и шчо ме сакаше,
и шчо ме сакаше, севда шчо имаме.

Саботата вечерта зетот ги збира сватовите, т.е. уште еднаш ги кани следниот ден да одат да ја земат невестата:

Мор месечино, новино,
ти лепо вечер да грееш,
вечер ќе бера сватови,
свите со брзи конови,
утре ќе ода по Виша
во таја града Солуна.
Кога одеме по Виша,
вишни череши цутее,
вишни череши цутее,
Солунско Поле белее,
кога гредеме од Виша,
вишни череши јадеме,
сваотви песни пееје,
играе, се веселеје.

Девојката (невестата) во неделата утрото, во придружба на другарките, за последен пат како девојка оди да донесе вода во куќата на таткото. Одењето, полнењето и враќањето е проследено со пеење. Меѓу другите, се пеат и следните песни:

Ешче сега, моме, за вода да одиш,
вода да донесиш, мајка да одмениш,
— Напиши ме, мајко, на крај ѓумови,
ѓумови да фатиш, мене да спомениш,
напиши ме, мајко, на крај на метлата,
кога ош да бришиш, мене да спомениш,
напиши ме, мајко, на крај на ношвите,
кога ош да месиш, мене да спомениш.

Плачи, моме, да плачиме,
оти ќе се разделиме, моме,
ти ќе одиш млада невеста, моме,
со младо момче до тебе,
свекор, свекрва пред тебе,
девер, јатрва до тебе

Откај страната на зетот, неделата утрото се оди да се кани невестата со невестинскиот фустан и друго и тогаш се пее песната „Калубрице калубри", а потоа се кани кумот и побратимите:

Елај, куме, елај,
кафето варено,
постели послани,
ростели послани,
софрите кладени,
софрите послани
со бели чаршафи,
со бели погачи,
со јагне печено,
со вино црвено,
елај, куме, елај.





При бричењето на зетот се пее:

Зето ми се бричи.
— Та кој ми го бричи?
— Бриче, ми го бриче
фари и роднини,
фари и роднини,
куми и братими.

Кога сватовите тргнуваат по невестата, се пее:

Ајте ми со здравје илјада сватови,
кога ќе ми дојте, илјада и еден . . .

Во куќата на невестата се вршат подготовки за пречекување на сватовите, а другарките ѝ пеат:

— Шо се тресе планините, мила мамо,
ќе да греде да ме зеве, мила мамо,
дека мене ќе ме скриеш, мила мамо?
— Во керало зад бочката, мила ќерко.

Еште сега, моме, во татко ти куќа,
во татко ти куќа, мајка ти скутови,
мајка ти скутови, татко ти дворови . . .

Зетот со сватовите влегуваат во дворот на невестата. Пред да ја видат неа, пеат:

— Литни, пани, та елај ми, Лено мори.
— Де да литна, де да пана, Ристо море?
— Во моите рамни дворија, Лено мори,
дворија ми се мраморни, Лено мори.
— Чели ми се не ковени, Ристо море,
ќе се слизна и ќе пана, Ристо море.
— Имам братја да те крене, Лено мори.

Ој, мори, млада невесто,
излези да нè пречекаш,
да ти го видиме лицето,
лицето бело црвено . . .

Покрај други свадбарски песни, на невестата ѝ се пеат и хумористични од типот на следните:

Кој ми те лепо поправи, мор невесто,
дали Циља месечина, мор невесто,
ели Кича црна Јупка, мор невесто,
дали Киља каца месо, мор невесто,
ели Лина калеш овен, мор невесто?

Твојте сестри бишки пасе,
твојте браќа говедари . . .

Ена вошка зад ушето, мор невесто,
ја фатиме, ја закламе,
пречекаме калесници,
калесници твои сојови,
твоите братја, твојте сестри.

Во дворот се играат ора („Левото", „Бајрачето" и други), а свекорот и свекрвата со кумот и побратимите влегуваат во одајата кајшто е невестата. Свекорот кога ќе се поздрави со невестата, како и другите што го придружуваат, ја дарува. Најчесто ѝ се двата петтолира и други дарови што ги прицврстуваат на шамијата, на тилот. Додека се врши поздравувањето и дарувањето, се пее:

Зашчо сена при та жена, мор невесто,
таја жена чужа жена,
таја ќе ми те измами
со две-три конци коприна . . .

Ич пошча, ич пошча не ми стори, мор невесто,
енаш, куме, не ми рече,
ниту рака не ми баци,
ниту енаш се поклони . . .

В црква, покрај другите религиозни чинови, се пее:

Венчај, попе, венчај,
да ни се кердоса,
да ни е врнато
и на внученишча . . .

Кога невестата од црквата ја носат во куќата на зетот, се пее:

Кој ми те лепо дочека, мор невесто,
што ти очи уплакани,
дали куќа не бендисваш
или свекор и свекрва,
твојот свекор кротко јагне,
а свекрва љута змија,
твои двери морски риби,
а пак золви турни-бурни.

Во понеделникот утрото невестата се носи на вода во придружба на блиските роднини на зетот. Патем се пеат повеќе песни, како:

Допуштила свекрвата
да дој бргу невестата,
да налее студена вода,
да замеси фурна лебец,
да пречека сватовите,
нејни братја, нејни сестри,
побратими, посестрими . . .[3])

---

[3]) Фрагментиве од адмбенската свадба се наоѓаат на репертоарот од „Костурачнки". Нив групата ги има презен тирано на повеќе јавни настапи. Нашиов напис е од тие настапи, а користевме и информации од Евдокија Фотева — Вера.

# БЕЛЕШКИ ЗА УЧЕСНИЦИТЕ ВО НАЦИОНАЛНООСЛОБОДИТЕЛНАТА БОРБА НА МАКЕДОНСКИОТ НАРОД ШТО СЕ СПОМЕНУВААТ ВО ПРЕЗЕНТИРАНАВА ПОЕЗИЈА

ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ е роден во 1872 година во градот Кукуш. Целиот свој живот го посвети за слободата на Македонија. Стана симбол на илинденската епопеја, па затоа се нарекува и апостол на македонската револуција. Прв и на време ги осуети злоделата на бугарскиот врховизам. Презеде патувања низ поголем дел на Македониа да ги разобличи неговите намери. Кога не успеа да го спречи решението за кревањето на предвременото востание, тргна колку што може подобро да го подготви народот. Вршејќи ја таа мисија, беше убиен од турскиот аскер на 4. V 1903 година во селото Баница, Серско. По Крал Марко, Гоце Делчев е најопеаната личност во македонската народна песна.

ЛАЗАР ПОПТРАЈКОВ е роден во 1876 година во с. Дамбени, Костурско. Основно училиште заврши во родното село, трикласно училиште во Костур и гимназија во Солун. Уште како ученик стана член на ВМРО, а целосно ќе се оддаде на револуционерната дејност кога ќе стане учител во Дамбени. Поради тоа ќе биде затворан од турската власт. За време на Илинденското востание е заменик член на Главниот штаб за Битолскиот округ и претседател на Костурското реонско началство. Сите поважни настани од илинденскиот период во тој регион се сврзани со него, меѓу кои спаѓа и епопејата на врвовите Локвата и

Вињари на планината Малимади, која борба ја овековечи во неговата поема. Во борбата на врвовите Маргара и Орле од планината Ниџе, Мариовско, е тешко ранет. Отишол во скривницата на Коте за да се лечи, кај (не)човекот кого на двапати го спасил од сигурна смрт. Место лечење, на Лисич Коте му ја отсекол главата на овој редок македонски син и му ја однесол на грчкиот владика Каравангелис во Костур за да ја добие распишаната награда од 50 турски лири. Тоа злосторство на андарот народот го осуди со песна.

Лазар Поптрајков е автор на песната за селото Дамбени и на поемата „Локвата и Вињари". (Опширно за овој револуционер пишуваме во нашата книга што ја цитираме во литературата.)

ЈАНЕ САНДАНСКИ е роден во 1872 година во с. Влахи, Пиринска Македонија· Тој е истакнат револуционер и војовда од времето на Илинденското востание, а особено е значајна неговата дејност во поилинденскиот период. Игра важна улога во Младотурската револуција сè за доброто на својот македонски народ. Благодарение на него, Серскиот округ беше најорганизираниот и тврдина против бугарскиот врховизам, поради кое врховистите го убија во 1915 година.

ВАСИЛ ЧАКАЛАРОВ е роден во селото Смрдеш, Костурско. Тој е еден од врвните костурски раководители за време на Илинденското востание. Се бореше против турскиот поробувач, бугарските врховисти, грчките андарди и албанските злосторници. Загина од грчката војска во 1913 година.

МИТРЕ ПАНЧАРЕВ — ВЛАВОТ (од с. Кономлади, Костурско), како вели Ангел Динев, е „најсветлиот и најверниот другар на селаните од костурскиот крај", синоним „на искреност и чистота". Затоа е еден од најпопуларните личности во Костурско како војвода во илинденскиот период. И по Илинденското воста-





ние остана доследен на принципите од Делчевата организација, ја продолжи борбата за ослободување на Македонија. Особено е значајна неговата дејност како околиски војвода, на која должност и го положи животот, паѓајќи во заседа на турскиот аскер во с. Жупаништа, во 1907 година.

ТОДОР ПАНИЦА е роден во 1877 година во дунавското гратче Орехиво. „Макар и роден во Бугарија, тој се чувствуваше, мислеше и работеше како вистински македонски революционер" (Д. Влахов). Во 1904 година е драмски војвода и еден од најактивните членови на Серскиот револуционерен комитет. Цели 20 години се бореше против македонските поробители и предавници. Падна на 8. V 1925 година од раката на подмолниот убиец Менче Карничиу, жената на Ванчо Михајлов.

ЛАЗО ДАМБЕНАРО од народната песна е ЛАЗАР МОСКОВ. Роден е во 1877 година во с. Дамбени, Костурско. По завршувањето на битолската гимназија, сатнал одан работник на ВМРО, подготвувајќи го населението од својот роден крај за претстојното општомакедонско востание. При една обиколка на селото Вишени во август 1902 година бил откриен од турските спаии, кои за тоа веднаш ги известиле своите господари во Костур. Набрзо турскиот аскер и башибозук го опколиле селото.

Турскиот аскер сакал жив да го фати. Лазо Москов со Кољо Рашајков, кои биле во куќата на Тимо, почнал нерамна борба, во која бил ранет. За да не падне жив во непријателски раце, последниот куршум го упатил против себе.

Пред херојската смрт, Лазар Москов напишал претсмртно писмо, во кое, меѓу другото, пишува: „... Напишете во весниците дека не ни е жал што умираме од куршуми, но ни е жал дека не ја достигнавме идејата да ја ослободиме татковината. Нашите другари нека го реализираат овој патриотски зафат ..."





ПАНДО КЉАШЕВ е роди во 1882 година во с. Смрдеш, Костурско. За време на Илинденската епопеја е виден костурски револуционер и раководител. Со Васил Чакаларов и со другите костурски раководители учествуваше во ослободувањето на Клисура и Невеска. Борбата за ослободување на Македонија ја продолжи и по Илинденското востание до херојската смрт заедно со неговата чета од 14 верни синови на Македонија над селото Дреновени, Костурско, во 1907 година.

КОЛЕ ЖЕЛИНАРО е од селото Желин, Костурско.

ЛАЗО ТРПОВСКИ е роден 1901 година во револуционерното село Дамбени. Од раната младост е припадник на револуционерното движење, борец за слобода, поради што ќе биде емигрант и затворник, но со почнувањето на пресудната 1941 година е еден од главните организатори на НОБ во Егејска Македонија. Остварувањето на вековните национални стремежи на својот народ го гледаше во заедничката борба со грчките антифашисти. Падна од куршумот на грчките националисти членови на ПАО на 11· IV 1943 година кај Имера, Кожанско. За него Димитар Влахов пишува: „Лазар Трповски беше љубимец на македонскиот народ од Егејска Македонија. Нема човек кој во тој несреќен дел на Македонија кој да не го знае Лазар Трповски. Тој е гордост на македонскиот народ во Егејска Македонија. А и нема Македонец во Канада, во Соединетите Американски Држави и во Бугарија, кој да не знае за неговата пожртвувана и самопрегорна борба против фашизмот и империјализмот“. Неговото име во НОБ на Егејска Македонија го носеше еден партизански одред.

ВАСИЛ АЛЕКСОВСКИ е роден во 1912 година во с. Дреновени, Костурско, но живееше во гр. Костур. Тој е предвоен комунист. Во антифашистичкото и националноослободителното движење на Егејска Ма-





кедонија учествуваше од неговиот почеток. Беше член на Окружниот одбор на СНОФ и секретар на IV реон. Вршејќи ја револуционерната дејност, одејќи на преговори со комитациите, беше подмолно убиен на 4. III 1944 година во близината на с. Черешница, Костурско, од комитацијата Тепо од с. Сетома. Телото на револуционерот беше донесено и фрлено пред неговата куќа во Костур. Така стоеше цел ден за да го заплашуваат народот. Вечерта, со запрежна кола од градската чистота, телото беше пренесено надвор од Костур, на патот кон с. Апоскеп, каде и го погребаа.

ГОЦЕВАТА БРИГАДА. Во ливадите на с. Позвишта, Костурско, во составот на ЕЛАС, на 2. VIII 1944 година, се формира костурско-леринскиот македонски баталјон. Иако командант беше Амидас, а Илија Димовски — Гоче комесар, оваа единица е позната под името „Гочева“ и „Гоцева бригада“. Баталјонот веднаш почна акција за разоружување на комитациите на „Охраната“. Набргу ги разоружа контрачетниците во Прекопана, Черешница и во други села, заплена голема количина оружје и муниција. Особено голем настан на овој баталјон е нападот на градот Лерин. Уште поголем успех му е што ги покрена македонските родољуби масовно да се пријавуваат да стапат во него. Плашејќи се од македонската војска, грчките раководители ги одбиваа македонските доброволци под разни изговори. Подоцна дури и присилно настојуваа да се растури оваа единица. За да не дојде до крвопролевање, баталјонот премина на територијата од Вардарска Македонија и од таму ја продолжи борбата. Слична судбина имаше и воденскиот македонски баталјон. Од овие два баталјона на 17. XI 1944 година во Битола се формира Првата македонска ударна бригада на Македонците од Егејска Македонија. За нејзин командант е поставен Илија Димовски — Гоче.





## ОСНОВНИ ПОДАТОЦИ ЗА КОСТУРСКИОТ ГОВОР

Костурскиот говор спаѓа во западномакедонските говори. Досега тој го привлекол вниманието на повеќе лингвисти, меѓу кои и на А. Мазон, А. Вајан, М. Дринов, М. Малецки, А Кузов и други, а Благој Шклифов (родом од с. Черешница — Костурско) во 1969 година и докторира на него, но го прикажува тоа што никогаш не бил — бугарски говор. Можеби тоа го прави под присила или од кариеристички побуди на сметка од татковината, но татковината никогаш не опростува за делата против неа. Сепак од дијалектолошките примери и од поцелосните текстови што ги цитира добриот читател и објективниот научник ја гледаат вистината[1]).

Нашево навраќање на костурскиот говор нема цел да дадеме студија, туку само белешка за него, со желба да му помогнеме на читателот за поправилно сфаќање на јазикот во презентираниот репертоар на групата „Костурчанки". Затоа ги регистрираме само неговите најбитни одлики.

Во општите одлики на костурскиот говор спаѓаат и следните:

— вокалите: *а, о, и, е* и *у* се карактеристични за целото говорно подрачје, а покрај нив во одделни региони се јавуваат уште три други вокали: ъ, лабилно â и средно ô;

— назалите се вокализирале и тоа: *ѫ > а, у, ъ, â*, и *ô*; *ѧ > е, ъ* и *и* („Орлово Сидло"), но има бројни нивни остатоци;

— консонантските групи *шт* и *жд > шч* и *ж;*

— акцентот во повеќе случаи е на вториот слог (броејќи одназад);

— членот е отворен, завршува на *о*;

---

[1]) Погрешно прикажување на костурскиот говор се среќава и кај некои други автори. Меѓу научниците кои правилно укажале на костурскиот говор спаѓаат француските слависти: Андреј Мазон, Андре Вајан, Чиро Ѓанели и др. Ѓенели и Вајан во 1958 година го објавија и делото Македонски речник од XVI век.





— глаголите од -а група во 3. лм. сегашно време завршуваат на *е*;

— во поширокото подрачје на Костурско за определеност во реченицата се употребува прелогот *на*;

— лексиката е богата и со специфичности итн итн.

Костурско е големо македонско подрачје, кое сега се наоѓа под Грција. Опфаќа преку 150 села и два града (Хрупишта и Костур). Може да се подели на четири говорни подрачја: Корештата, Пополе, Нестрамско и Костенаријата, но и во нив се јавуваат поголеми говорни целини. Така, Корештата се дели на Горна Корешта и Долна Корешта. Покрај општите специфичности на секое говорно подрачје, свои посебности имаат и повеќе месни говори[2]).

---

[2]) За илустрација да ги наброиме формите на лексемата воденичар што се среќаваат во Костурско: Во̀деничар, водени́чар, вуденича́р, вуденичѐр, вудинча̀р, водничѐр, водничѐр, водница̀р, ваданича̀р, водинчѐр и др.

## ЗБОРОВИ И ИЗРАЗИ ОД КОСТУРСКИОТ ГОВОР ШТО СЕ СРЕЌАВААТ ГЛАВНО ВО ПРЕЗЕНТИРАНИОТ РЕПЕРТОАР НА „КОСТУРЧАНКИ"

*аку да се врна* ако се вратам
*анџиче* анџивче
*армасана* свршена
*бајрако во раци* бајракот во *бара* оди
рацете
*белки ќе ести* можеби ќе е
*бичбилите* бимбилите
*бишки* свињи
*богодарник* бакрдан, бакрданик
*брак* свадба
*братја* браќа
*братученди* братучеди
*брезницки* брезнички (од с. Брезница)
*бува* тепа

*вадение* вадење (цвеќе)
*ваја (вечер)* оваа (вечер)
*валеше (мангало валеше)* (мангалот го палеше)
*вежи* веѓи
*виду* видов
*виду го* го видов
*вија* вие
*вр* врв
*врлава* будала
*врлавчина* будалштина
*врна* вратам
*врнато* вратено
*врљуко* крелогот (овчарски стап)
*вурџик* тагарче (овчарска торба)
*в'лна* волна

*галамби* гулаби
*глангоса* пропадна
*го занесе* го однесе
*гре* грев
*греди* иде, доаѓа
*греиче* чешелче
*гробишча* гробишта
*грцките* грчките

*г'зарачна* неснаодлива, мрзлива

*да ви виме фустане* да ви ги видиме фустаните
*да дој* да дојде
*да намерат* да најдат
*де остави* каде ги остави
*дервено* дрвено
*децките* младичите, ергените
*диљми* штом (е така)
*добролицко* добролишко (од с. Добролишат)
*дуе* дува
*дуна* дуња
*д'лгите* долгите

*Д'мбени, Домбени* Дамбени
*ел друг* или друг
*ен* еден
*ена* една
*ено* едно
*енаш те опулва* еднаш те погледнува
*ести* е, сум
*етрви* јатрви
*ефтирија* клевета (обвинување на правина)
*ешче* уште

*жалко* жално
*ждраговина* киселина
*ж'лта* жолта

*заено* заедно
*зак'кална* проколна
*зве* зедов
*зева го* земај го
*зевам* земам
*зема (со бела зема мазана)* земја (со бела земја мачкана)
*знаш (ти не знаш)* знаеш (ти не знаеш)
*зоња* јатрва

*ѕенгин* богат

*излегу* излегов
*им (не го им видено)* имам (не го имам видено)

*ка ме виде* кога ме виде
*ка се боре* како се борат
*катана (Јупци)* многу, цган (Ѓупци)
*кај гајтани* како гајтани
*кичеше* китеше
*кломче* клапче
*клонко* клапец
*клони* гранки
*ко (е таа)* која (е таа)
*кога гредеме* кога идевме
*кон, кони* коњ, коњи
*крљуго* крлегот
*к'шчо (ми ткала)* како (што ткала)

*лапка* јаболко, јаболкница
*лафо* зборот
*лепи* убави
*линзе* сосема малу
*листија* лисја
*литни* летни

*машчеа* (и: *парамајка)* маштеа
*меришиш* мирисаш
*мотра* золва
*му и зве* ѝ ги зеде
*муска* шмрка

*на задеј* на заоѓање (сонцето)
*на плето* на плотот
*не ја им* не ја имам
*не мож' да ода* не можам да одам
*не му теква* не му текнува
*не се теку лепи* не се толку убави
*не се шчука* не се слуша
*нина* стрина
*ношја* ноќе

*овца блена* овца блекна
*од севда* од љубов
*ојду* отидов
*оломанка* скитничка
*опикаса* разбра
*орej, орејо* орев, оревот
*осуна* се раздени
*осунватие* изгрејсонце
*очкорев* смрзнав, се здрвев

*паназа* повторно
*пани* падне
*параница* раб
*парасестра* присестра
*пара си лепа, прелепа* многу си убава, преубава
*парница* перница
*пендесет* педесет
*пендолира* петтолирка
*перија* пердуви
*плавче пјато* (пајнца)
*поклонатје* поздрав
*поклонае* (се) поклонаа
*полепо* поубаво
*пославје* постела
*почрна* поцрна
*прегачи* престилки, скутници
*пренди* преди
*пуља* гледам

*реку* реков
*ренди* реди
*ројно* рујно, црвено
*ростели* постели

*саето* часовникот
*саке* сакаат
*самбота* сабота
*сва нош* цела ноќ
*све Евре обра* кај сите Евреи отиде
*све чужинари* сѐ туѓинци
*свекој* секој
*се врна* се врати
*сена* седна
*сендеше* седеше
*се стушти* се стутка
*си најду* си најдов
*си реку* си реков
*скаље* скали
*скиметна* претставителна внимателна, куртуазна
*скулумбиса* застана (часовникот)

*сношчи* сношти
*срви (ти срви цветије)*
скина (ти скина цвеќе)
*ставае* станува
*стамне* стомне
*сурва* слезе
*с'лце* сонце
*с'нде* судат

*теку* толку
*тија* тие
*току* толку
*трни се* тргни се
*тургам* туркам

*удатно* убаво
*урва* работи

*фатва* фаќа

*цветије* цвеќе
*цекна* секна (изворот, чешмата)
*цикна* цибрина, сув љут студ
*цифун* чеп

*чезма* чешма
*ченч* згоден момент, токму кога што требаше
*чкулава* фатена
*чужа* туѓа
*чужна чужина* туѓа туѓина
*чучкоса* се здроби, многу се удри

*шипутки* ноздрви
*штевел* зелје
*шчо* што
*шчука* слуша

## *НАЈМНОГУ КОРИСТЕНИ ИЗВОРИ И ЛИТЕРАТУРА*


Ајановски, Вангел — Оче, *Егејски бури*, ИНИ, Скопје, 1975.

Андоновски, Христо, *Македонците под Грција во борбата против фашимот* (1940-1944), ИНИ, Скопје, 1968.

Андоновски, Христо, *Вистината за Егејска Македонија,* Скопје, 1971.

Аноним, *Македонско народно творчество* — народни песни

Аноним, *Македонија како природна и економска целина,* ИНИ, Скопје, 1978.

Архив на Македонија, Скопје, *Егејска Македонија во НОБ* 1944-1945, I, 1971; II, 1945, 1973; III, 1946, 1976; IV, 1947, 1980 и V, 1948, 1981.

Архивата на КУД „Владо Тасевски", „Треска" и „Орце Николов" — Скопје.

Буцкова, Фани, *Драмското творештво и театарската активност — израз на борбата за национална еманципација на Македонија од Егејска Македонија во текот на НОБ и емиграција,* „Современост", XXXI, 10, 1982.

Буцкова, Ф., Со себе понесена и — песната, „Вечер", јули 1971.

Василевић, Хаџи Јов., *Костур и негова околина,* „Братство", књ. 36, Београд, 1928.

Влахов, Димитар, *Македонија — моменти од историјата на македонскиот народ,* Скопје, 1950.

Вражиновски, Танас — Мичо Каранцовски, *Смрдеш,* Скопје, 1979.

Динев, Ангел, *Илинденската епопеја*, II, Скопје, 1949.

Колевски, Петар, *Свадбарските обичаи во Мала Преспа*, (зборник) „Фолклорот и етнологијата на Битола и Битолско", Битола, 1981, 387-405.

Колективен труд, *Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава*, II, Скопје, 1981.

Колективен труд, *Историја на македонсикот народ*, III, Скопје, 1969.

Колективен труд, *Други светски рат* 1939 — 1945, књ, II, Београд, 1969.

Колективен труд, *Монографија со спомен-албум за село Герман — Преспанско*, Скопје, 1979.

Лична збирка на Евдокија Фотева — Вера и Минчо Фотев

Макревски, Насте, *Свадбените обичаи во селото Шештево, Костурско*, (зб.) „Фолклорот и етнологијата на Битола и Битолско, Битола, 1981, 495 — 469.

Механџиски, Ванчо, *Шестгодишниот пат на групата „Костурчанки"*, „Екран", Скопје, VII, 291, 11. VI 1976, 10-11.

Милетичъ, Л., *Ослободителната борба въ Костурско (до 1904 год.) но спомени на Пандо Кляшевя*, София 1925.

Митревски, Паскал, *Триесет години од Првата конференција на СНОФ*, „Нова Македонија", 25-26. XII 1973.

Пејов, Наум, *Македонците во Граѓанската војна на Грција*, Скопје, 1968.

Писмени соопштенија од сите сегашни и некои поранешни членови на групата „Костурчанки"

Попјаневски, Лазо, *Дамбени*, монографски труд, ракопис.

Поповски, Тошо, *Македонското национално малцинство во Бугарија, Грција и Албанија*, „Македонска книга", Скопје, 1981.

Прстенаров, Димитар-Мите, *Селото Вишени некогаш и сега*, Скопје, 1986.

Раптис, Михалис, *Фолклорот на Јановенските села во Костурско*, ИФ, Скопје, 1977.





Ристевски, Христо, *Фолклорни и етнографски податоци за Мала Преспа,* (зборник) „Фолклорот и етнологијата на Битола и Битолско", Битола, 1981.

Ристески, д-р Стојан, *Лазар Поптрајков — илинденски револуционер и поет,* „Развиток", Битола, 1980.

Ристески, Стојан, *Една уметничка поема што одбила народна мелодија („Локвата и Вињари" од Лазар Поптрајков"),* „Македонски фолклор", ИФ, XV, 29-30, 1982, 177 — 81.

Ристески, д-р Стојан,*Костурскиот Илинден,* (фељтон) „Вечер", 3. V — 16. V 1983.

Ристовски, д-р Блаже, *Македонски стихови и речник од XVI век.* Пројави и профили, 1, НИО „Студентски збор", Скопје, 1982, 17 — 24.

Ристовски, д-р Блаже, *Кон ова издание,* (предговор) Фолклорот на Јановенски села во Костурско, ИФ), Скопје, 1977.

Ристовски, д-р Блаже, *Македонската нација,* 1,2 Скопје 1983.

Симовски, Тодор, *Населените места во Егејска Македонија,* кн. I, ИНИ, Скопје, 1978.

Снимени искажувања, песни и ора од групата „Костурчанки" од 1980. до 1983 годидна.

Стојчев, Ѓорѓи, *Прикаска за Бапчор,* Торонто, 1977.

Усни соопштенија: Евдокија Фотева — Вера, Минчо Фотев, Фани Буцкова, Вангел Јанкулоски и од сите членови на групата „Костурчанки"

Фотев, Минчо, *Врохвистите во служба на фашистичките окупатори против НОД и македонскиот народ во Егејскиот дел на Македонија во Втората светска војна* 1941 — 1944), ракопис.

Фотев, Минчо, *Развојниот пат на НОФ од Егејскиот дел на Македонија,* ракопис.

Фотева, Вера, *Кој пее зло не мисли,* (ил. сп.) „Македонија", XXIX, 345, 1982, 22.

Шклифов, Благой, *Костурският говор,* БАН, София, 1973.





## *УПОТРЕБЕНИ КРАТЕНКИ*

АСНОМ — Антифашистичко собрание на народното ослободување на Македонија
АФЖ — Антифашистички фронт на жените
БАН — Бугарска академија на науките
ВМРО — Внатрешна македонска револуционерна организација
ГВГ — Граѓанска војна на Грција
ГШ — Главен штаб
ДАГ — Демократска армија на Грција
ЕАМ — Народноослободителен фронт на Грција
ЕДЕС — Грчки демократски национален сојуз
ЕКА — Национална и социјална заштита (на Грција)
ЕЛАС — Народноослободителна војска на Грција
ЕМОНБ — Егејска Македонија во Народноослободителната борба
ИВЕ — Заштитница на Северна Грција
ИНИ — Институт за национална историја (на Македонија Скопје)
ИФ — Институт за фолклор (на Македонија, Скопје)
ЈА — Југословенска армија
КП — Комунистичка партија
КПГ — Комунистичка партија на Грција
КПЈ — Комунистичка партија на Југославија
КУД — Културно-уметничко друштво
НИО — Новинско-издавачка организација
НОБ — Народноослободителна борба
НОБГ — Народноослободителна борба на Грција
НОД — Народноослободително движење
НОФ — Националноослободителен (Народноослободителен) фронт
ОКНЕ — Комунистичка младина на Грција

| | | |
|---|---|---|
| ПАО | — | Сегрчка ослободителна организација |
| ПЕЕА | — | Политичка комисија за национално ослободување на Грција |
| РТС | — | Радио-телевизија Скопје |
| САД | — | Соединети Американски Држави |
| СНОВ | — | Славјаномакедонска народноослободителна војска |
| СНОФ | — | Славјаномакедонски народноослободителен фронт |
| СР | — | Социјалистичка Република |
| СРМ | — | Социјалистичка Република Македонија |
| ССР | — | Советска Социјалистичка Република |
| СССР | — | Сојуз на Советските Социјалистички Републики |
| ТМОРО | — | Тајна македонско-одринска револуционерна организација |
| ЦК | — | Централен комитет |
| ЧССР | — | Чехословачка Социјалистичка Република |

## КОСТУРЧАНКИ
### (Резюме)

В разгоразгор народнослободительной боръбы в Егейской Македоний Славяно-Македонский Народно-Освободительный Фронт „СНОФ) в Костурской области формирует културно-просветительную групу. Её задачей была через народные песни и танцы поднимать културый уровень национальную гордость и патриотический дух у македонского населения за осуществление своих национальних прав в совместной борьбе с греческим антифашистами. Эту задачу нужно было выполнить посещая все костурские села. После посещения нового села группа пополнялась новыми членами и неофициально была названа „Костурчанки“. Её успеха испугались греческие националисты и через два месяца через ЕАМ и КПГ запретили её

Второй раз културно просветительная группа в Костурской области сформировалась во время Гражданской войны при НОФ в 1947 году. Её членами были лица из многих костурских сел и снова неофициально называлась „Костурчанки“. На этот раз действовала около 20 месяцев. Греческие националисты снова запретили её работу в мае 1948 года.

Группа женщин из Костурской области, которые судьбой истории очутились в Скопье, СР Македония, в 1970 году формировали фольклорною группу „Костурчанки“, но теперь официально. Это продолжатель традиций културно-просветительной группы СНОФ 1943-1944 т.е. НОФ 1947-1948 годов.

Групйа „Костурчанки“ имеет в своем репертуаре около 150 песен, множество танцев и показы народных обычаев. Богатый репертуар транслируется по





РТВ Скопье, в выступлениях по Югославии и в некоторых европейских государствах. Записана одна пластинка, а в месте с группой „Орце Николов" и одна долгоиграющая пластинка. Но это недовольно. Продуценты должны больше заинтересоваться этой группой.

Благодаря „Костурчанки" сохранились от забвения множество народных обычаев как и народный костюм этого края.

Членами „Костурчанки" являются пожилые женщины и учестницами в НОБ.

Несмотря на все трудности, которые встречала и встречает „Костурчанки", её члены довольны достигнутыми результатами. С гордостью они говорят: „Наше желание выполнено: с песнями из Костурской области, как частью национального богатства мы познакомили широкую общественность. Хотя мы пережили много травм и лишений месте с нашим краем, песня нам дает жизнены силы, потому что молодым поколениям оставляем драгоценное наследство".

В этой книге показан путь развития группы „Костурчанки" е 1943—1983 годы, краткие заметки о 15 сё членах, знакомство с 114 песнями и фрагментами дамбенской свадьбы (с 22 песнями); в песнях много раз упоминается об участниках македонской национально-освободительной борбы и об одной партизанской групппе. Через книгу также знакомимся с костурским говором и в приложенной поэзии со 182 найболее характерными словами и выражениями.

Перевел на русский язык
Боро Димоски

А в т о р





## KOSTURČANKI
## S U M M A R Y

In 1943, during the National Liberation War in Aegean Macedonia, the Slavic Macedonian National Liberation Front (SNOF) formed a cultural and educational group. Its aim was through dance and song to stimulate national feeling, and raised the cultural level and morale of the Macedonian inhabitants in frighting to achieve their rights together with the Greek anti-fascists. The aim could only be carried out by visiting the villages of Kostur. By this means the group gained new members and got the name Kosturčanki.

The success of the group worried the Greek nationalists and in two months the group was disbanded by EAM (National Liberation Front) and KKE (The Communist Party of Greece). This cultural and educational group was re-formed by SNOF (Slav-Macedonian People's Liberation Front) at the end of 1947. During the Civil War, many people joined the group numerous willages in the Kostur district, and unofficially it was called Kosturčanki. This time, it existed for about 20 months. The Greek nationalists ended its work again in May 1948.

A group from the Kostur district who was in Skopje, SR Macedonia, in 1970, founded the Kosturčanki dance group, but this time the name was official. It was really a continuation of the traditions of the cultural and educational group of SNOF from 1943 to 1944 and of NOF (People's Liberation Front) from 1947 to 1948.





The Kosturčanki group often performs its wide repertior on TV Skopje, in Yugoslavia and in other European countries. The group has recorded one single and, together with KUD Orce Nikolov (Cultural Artistic Association) one longplay record, but that is not enough. The producers should show more interest in this group.

Thanks to the group, many national costumes and tradicional Kostur clothing have been protected from oblivion. Most of the members of this group are middle-ager women from the willages and most of them were in the NOB (People's Liberation War).

Dispite the many difficulties which the group has had to face, the members of Kosturčanki are satisfied. Proudly they say, „Our wish is fulfield: the songs from Kostursko are a part of our national treasure that we perform to the public.

„Although we have endured many traumas and much bitterness because of historical destiny in this district, songs give us strength and life, for we live a rich inheritance to the younger generation, a precious inharitance".

We describe the devolopment of the Kosturčanki group from 1943 to 1983: briefly introduce its members; present 114 songs and fragments from a D'mbeni wedding way (with 22 songs); quote from 11 participants in the Macedonian National War and one frighting group which is rememberd in these songs; and give essential sources from the Kostur dialect and 182 characteristic words and expressions in the poetry.

Translated from Macedonian by
Slave Nikolovski — Katin

The Author





## *РЕГИСТАР НА ИМИЊАТА**
## А) ЛИЧНИ ИМИЊА



---

*) Во триве регистри не се земени во предвид имињата од резимеата.

## Б) ГЕОГРАФСКИ ИМИЊА ОД МАКЕДОНИЈА








NAŠATA
MAKEDONIJA

## В) ДРУГИ ГЕОГРАФСКИ ИМИЊА

## СОДРЖИНА







II



III







## IV



## V


NAŠATA
MAKEDONIJA

ИЗДАВАЧ
НАША КНИГА — СКОПЈЕ

*

Директор
НИКОЛА ШТРКОВСКИ

*

Стојан Ристески
**КОСТУРЧАНКИ**

*

Коректура
СПАСИЈА БУРЕКОВИК
БЛАГОРОДНА БИЛБИЛОВСКА

*

YU ISBN 86-373-0092-8

*

Печатено во печатница ЗГРО „Нова книга" — Скопје
Тираж 1500

---

Излегувањето на книгава финансиски е помогнато од Републичката заедница за научни дејности — Скопје

